## СОДРЖИНА

*Д-р Х. Поленаковиќ*

## НОВИ МАТЕРИЈАЛИ И СТУДИИ ЗА БРАЌАТА МИЛАДИНОВЦИ (I)

Прославата на стогодишницата од печатењето на Зборникот од народни песни на браќата Миладиновци (1861—1961) и од смртта на заслужните стружани (1862—1962), покрај тоа што беше прославена кај нас во Југославија (Загреб — во Академијата на науките и уметностите, во Задар — на Семинарот за странски слависти, во Љубљана — на Конгресот на славистите на Југославија, и специјално во Македонија во Струга — свечена академија; академии и работни состаноци по сите места на Македонија, по школите и пред разни собранија и стручни колективи и пред сè, во Скопје), исто така свечено беше прославена и во Бугарија (Софија); по тој повод беа одржани низа пригодни говори и неколку предавања во коишто се изнесоа и нови материјали за знаменитите Миладиновци.

Во текот на овие прослави кај нас и во Бугарија беа објавени голем број прилози, студии и изданија во коишто беа разгледани одделни прашања во врска со животното дело на браќата Миладиновци —, Зборникот од народни песни, и со животот на браќата Димитрија, Константин и Наум Миладиновци. Зборникот на браќата Миладиновци доживеа две нови изданија: во Софија, IV. и во Скопје V. издание. Освен кај нас и во Бугарија, нешто малу за Миладиновци е пишувано и во странство [мене ми се познати моите трудови: еден објавен во изданијата на Полската академија на науките (во Варшава): „Na marginesie polskej zbeletryzowanej biografii Konstantyna Miladinova", 1961, и втор во споменицата на познатите италијански слависти Еторе ло Гато и Ѓовани Мавер (во Рим): „За фамилијата на браќата Миладиновци", „Studi in onore di Ettore Lo Gatto e Giovanni Maver, 1962; покрај тоа неколку белешки и прикази во западноевропски славистички списанија].

Интересот за животот и делото на браќата Миладиновци не пресуши со написите објавени во јубиларните години; напротив во следните две години, 1963—1964, беа објавени покрупни метеријали и студии посветени на Миладиновци.

Се разбира дека не сето што беше напечатено последниве четири години за Миладиновци заслужува внимание на сериозната критика, бидејќи низа написи претставуваат обични пригодни кажувања за значењето на браќата Миладиновци, без со што и да било да го унапредиле

нашето познавање на животот и делото на Димитрија и Константина Миладиновци.

Во овие години браќата Миладиновци станаа и херои на неколку белетристички творби, кај нас и во Бугарија, и со тоа се наголеми бројот на такви дела во кои — станува збор за поетски и прозни состави — браќата Миладиновци се јавуваат како јунаци и во уметничкото творештво, покрај во науката. — Во прегледов говорам за позначајните материјали и трудови.

1

*Братя Миладинови*, Преписка, издирил, коментирал и редактирал Н. Трайков, Софија, 1964, издание на Бугарската академија на науките, Институт за историјата, 8°, 275.

Среќна беше замислата на пок. Никола Трајков на едно место да се соберат и издадат (и преиздадат) сите познати писма на браќата Миладиновци. Редакторот отиде еден чекор понапред и ги објави и оние материјали, писма и дипломатски списи, што се упатени до браќата Миладиновци, односно во коишто станува збор за затворањето и правените обиди за ослободувањето на Миладиновци од затвор.

Покрај писмата што биле порано објавувани на разни места (една група од седум писма се објавени при крајот на 1963 година), во Преписката се објавени и низа писма што досега не биле никаде печатени. Во последнава група спаѓаат такви писма од браќата Миладиновци и други блиски роднини и пријатели нивни, што се запазени во богатиот фонд на браќата Робевци, што се чува денеска во народната библиотека „Кирил и Методи" во Софија.

Од браќата Миладиновци има уште сочувани писма.

Во врска со прославата на Миладиновци бев приготвил за списанието „Трудови" една поголема збирка од писма на Димитрија Миладинов, но тие останаа ненапечатени и дури сега ќе се напечатат.

Изданието на Преписката на браќата Миладиновци е проследено со предговор, критички коментар и потребни регистри без какви и не може да се замисли едно современо, критичко издание на вакви материјали. Во Преписката се дадени низа факсимили, фотографии на разни личности со кои Миладиновци одржувале врски. Овој илустративен материјал доаѓа да го освежи изданието и — кога станува збор за факсимилите од поодделни писма — да овозможи нужна контрола на коректноста на изданието на писмата; токму благодарејќи им на овие факсимили можев да сторам низа забелешки во однос на исправноста на читањето на некои места во писмата. Во најголема мерка коментарите кон писмата се задоволувачки, ако се испуштат пресилените инсистирања на некои прашања за коишто Преписката не му дава за право на коментаторот. Писмата се давани во оригинал и превод на современ бугарски книжевен јазик. Изданието го приготви покојниот Никола Трајков, а го доврши неговиот син, Веселин Н. Трајков. Изданието се одликува и во технички поглед: со употребената хартија, тврдиот повез и добриот илустративен материјал.

2

Во предговорот (стр. 5—10) Веселин Н. Трајков покрај постојаното повторување во бугарската наука за тоа дека се браќата Миладиновци „синове на българския народ", дава сведенија за тоа што сѐ е опфатено во Преписката, за кажувањата на разни современици на Миладиновци за судбината на богатата преписка на Миладиновци, од која еден дел бил запленет при затворањето на Димитрија, односно Константина, а другиот дел бил уништен од роднините на Миладиновци, од страв. В. Трајков сметал за нужно да го истакне фактот, кажувањето на пријателот на Миладиновци, А. В. Рачински, за тоа дека Д. Миладинов имал обичај да држи преписи (копии) од писмата што им ги испраќал на разни кореспонденти. Ми се чини дека тоа не е ништо карактеристично за Д. Миладинов, бидејќи тоа е обична пракса кај повеќето луѓе што воделе сметка за врските што ги одржувале преку писма, било да станува збор за времето кога живееле Миладиновци, било да станува збор за нашево време. На В. Трајков му е познато кажувањето на К. А. Шапкарев за тоа дека при затворањето на Д. Миладинов неговата преписка била запленета и собрана во 4 вреќи и однесена од власта како доказен материјал за вината на Д. Миладинов. Во таа преписка имало околу 300 писма од К. А. Шапкарев. Ќе беше корисно да се споменеше и кажувањето на Андроник папа Наум (во Преписката број 67, стр. 155), дека станувало збор за писма и книги, што беа ги собраел во „една вреќа, којашто ја запечатиле" и ја однесле во Охрид заедно со Димитрија и Ѓорѓи Чакарче! И уште една забелешка. Користејќи се со кажувањето на Шапкарев за 4 вреќи со писма и книги, Веселин се документира со „второто издание. . . на „Материјали за животописанието на бр. Миладинови" (стр. 6). Станува збор, очигледно, за несмасна стилизација, бидејќи, како што е познато, постои само едно, т.е. п р в о, издание на спомнатата книшка од Шапкарев за Миладиновци; но постои и р а к о п и с приготвен за второ издание, но такво, второ издание, досега не е и з д а д е н о. Оваа несмасност е преземена од коментарот даден во забелешката 21 кон писмото број 2 од Преписката на страна 22.

Во продолжението на предговорот се изнесуваат интересни податоци за дел од преписката — за писмата од Д. Миладинов упатени до П. И. Севастјанов. Младиот руски научник Петр А. Лавров — кој ќе се истакне со својот интерес и за македонското народно творештво, издавајќи дел од заоставштината на Стефан И. Верковиќ — уште во почетокот на 1890 година, значи спроти престојниот 30. годишен јубилеј на Миладиновци, со писмо го известил тогашното Бугарско книжовно друштво за тоа дека во архивата на П. И. Севастјанов имало неколку писма од Д. Миладинов, кои што П. А. Лавров бил спремен да ги приготви за печат и да ги напечати во органот на Друштвото. Меѓутоа неговото писмо останало без одговор и така овие драгоцени писма останале непознати на науката до нашево време!

Во Преписката се објавени вкупно 108 писма (и документи) и неколку прилози кон писмата, кои претставуваат значајни материјали.

Од овој број на писма и документи 49 се писма од Димитрија Миладинов и 12 писма од Константина Миладинов. Останатите писма и документи се упатени до Д. Миладинов, односно тоа се писма и службени дописи од разни личности пишувани до луѓе што ги интересирала судбината на Миладиновци.

На крајот на предговорот В. Трајков укажува на тоа каде би можело да се очекува да се најдат писма од браќата Миладиновци; покрај на местата на коишто укажува Трајков, писма од Миладиновци можат да се најдат и на низа други места, каде што се и најдени во последно време.

3

Целата преписка е поделена на т р и дела. Во п р в и о т дел се објавени писма од Димитрија и Константина Миладинов, упатени до разни личности; во в т о р и о т дел влегле писма упатени до Д. Миладинов, односно такви писма што се пишувани од разни лица до разни адресанти, а во кои станува збор за затворањето на браќата Миладиновци; и во т р е т и о т дел е објавена дипломатската преписка околу ослободувањето на Миладиновци од затвор.

I

Во првиот дел од Преписката на прво место се објавени досега непознати писма од Димитрија Миладинов, а потоа тие — познати — од К. Миладинов.

Првото писмо од Димитрија Миладинов, што е воопшто познато, е писмото што го пишувал Димитрија во Охрид на 25 февруари 1846 година и го упатил до рускиот научник и патешественик по Македонија Виктор Иванович Григорович, тогаш доцент на универзитетот во Казан. На своето патување по Европска Турција Виктор Иванович Григорович престојувал, како што е тоа познато, неколку дена во Охрид и во Струга, запишувајќи народни песни и од мајката на Миладиновци, и сугерирајќи му на Димитрија да се зафати со собирање народни умотворби и со пишување граматика на струшкиот говор. Писмото е најдено во заоставштината на В. И. Григорович и многу е значајно по изјавите на Димитрија дадени во него што се однесуваат за собирањето народни песни и пишувањето граматиката на струшкиот говор. Во часот кога го пишувал ова писмо, Д. Миладинов имал веќе запишано приличен број народни песни, од кои правел „подбор на најдобрите" и ја пишувал бараната од Григоровича граматика на струшкиот говор. Со ова писмо дефинитивно се установува фактор дека почетокот на собирачката работа на народното творештво кај Димитрија Миладинов паѓа во 1845/1846 година. Друго е прашањето каде се наоѓаат сега првите записи на Димитрија Миладинов, ако се воопшто сочувани и кога започнува неговото с и с т е м а т с к о собирање на народни умотворби. Според моето мислење тоа би било врзано со 1856

година, по неговото враќање и едногодишното патување по српските земји. Писмото е пишувано на грчки јазик.

Второто писмо од Димитрија Миладинов што е сочувано, досега било познато и печатено и, особено, многу е користено во науката за Миладиновци. Ова писмо е објавено во списанието „Минало", I, 1912. Значајно е за новото издание на ова писмо (Преписка, број 2) дека е даден нов превод од грчкиот оригинал, којшто во многу детали се разликува од преводот кон првото издание.

* * *

Новина за познавањето со кореспонденцијата на Димитрија Миладинов чинат 28. писма што ги упатил Димитрија, во текот на неколку години, до разни членови на познатата охридска, поправо битолска трговска куќа браќа Робевци и синови. Преку каналите на оваа видна трговска куќа, којашто имала свои филијали во Белград, Виена и други западноевропски центри, главно одела преписката не само на Димитрија и Константин Миладиновци, туку и таа на Митра Миладинова, Кузман А. Шапкарев и други луѓе што покажувале жив интерес за судбината на браќата Миладиновци. Економски јака, куќата на браќата Робевци истовремено била и многу влијателна кај турските власти, кај црквената хиерархија и кај водечките трговско-занаетчиски македонски луѓе. За ва даде што повеќе податоци за оваа трговска куќа, редакторот на изданието приложил во книгата повеќе фотографии, на кои се наоѓаат скоро сите членови на оваа фамилија, што се спомнуваат во Преписката; покрај тоа доволно податоци за членовите на оваа куќа дал редакторот и во разните забелешки кон разни писма од Препискава, така што читателот може во голема мера да ја согледа улогата на оваа куќа во развитокот на македонското општество во времето што го опфаќа оваа Преписка. Писмата на Д. Миладинов, објавени во Преписката, започнуваат од 14 јуни 1855 година и одат до 28 април 1861.

Првото писмо од оваа група писма, пишувано е во Струга на грчки јазик (поголемиот дел од писмата се на грчки јазик), на 14 јуни 1855 и потпишано е со: Д. Младинис(!), според читањето на редакторот. Во тоа време Димитрија можел да се потпишува како: Миладинидис [Акад. *Иван Снегаров*, Кодекс (кондика) на църквата св. Георги в Струга, Софија, 1964, БАН, документ бр. 2, стр. 34; да се види мојот приказ на оваа книга во: Гласник на Институтот за национална историја, Скопје, кн. IX — 1, 1965, 330—344; и Константин Миладинов, кога се запишувал во Атина за студент, се запишал како Миладинидис]. Со оглед на тоа дека во Препискава (Бр. 3) не е даден факсимил од вопросното писмо, укажувам на можноста читањето на редакторот да е погрешно. — Инаку во писмово станува збор за средување на некои работи, што на Робевци им биле познати, а за кои во писмото одредено не станува збор.

што го разгледавме во почетокот, се виде дека оваа иницијатива на В. И. Григорович роди со плод, бидејќи Д. Миладинов можеше да го извести В. И. Григоровича, дека врши подбор од собраните песни, за да му ги испрати во Виена. Врз база на ова писмо сега можеме со сигурност да тврдиме дека Димитрија му испратил на Константина во Русија народни песни (и други умотворби) што ги запишал во Прилеп, Велес. . . За тоа дека Димитрија запишувал нардни умотворби во Прилеп се знаеше во науката од пишувањето на Рајко Жинзифов и сликовитото кажување на Марко Цепенков. Од ова писмо на Д. Миладинов дознаваме дека тој имал организирано некои луѓе од Источна Македонија — за жал не ни ги кажа нивните имиња — за да му собираат тие народни умотворби. Сите овие материјали ќе му се испратат на Константина во Москва, а такви материјали никој од Македонија дотогаш не собрал, како со гордост ќе го истакне тоа Димитрија во писмото до д-р К. Робе. — Значајна е и изјавата на Димитрија дека тој собирал и други народни умотворби, покрај оние што влегле во Зборникот, и — народни прикаски!

Завршувајќи го писмово Димитрија Миладинов со извесно сомневање го прашува ученото Робе: „Може би се смееш?" поради оваа моја работа! Познато ни е дека со призвук на потсмев го пречека Димитрија таткото на Марко Цепенков, кога од него Миладинов запишуваше народни умотворби, некако во истото време кога го пишуваше ова писмо до К. Робе, изјавувајќи му на шивачот Коста, дека намеравал да издаде книга од народни умотворби, за да се сочуваат од заборавот.

Во врска со коментарите што ги дава редакторот кон ова писмо можам да сторам некои забелешки. Пред сè, редакторот го користи случајот со именувањето на народните песни, што ги собирале Константин и Димитрија Миладинов, и со тоа како ги викале тие: — б у г а р с к и, за да го подвлече тоа и да им рече на тие, што песниве ги викаат македонски, како „погрешно се пише од лица неосведомени добре". За тоа дека песните на македонскиот народ се македонски, е прашање за кое нема што да се дискутира. Меѓутоа, чудно е дека редакторот не забележил оти Константин истиве песни ги вика и — м а к е д о н с к и! Во Преписката под број 55, стр. 132: „И ја имам много македонски песни, кои сакам да издадам малко подоцкна, зашчо сега не ми позволјавет обстојатељствата", му пишува Константин од Москва на 8 јануари 1859 на бугарскиот писател и револуционер Георги С. Раковски, а јас открив едно писмо од бугарскиот фолклорист и пријател на Константин Миладинов, Васил Д. Чолаков, во коешто се објасни како дојде до тоа Зборникот на Миладиновци да го носи денешниов назив (Х. П о л е н а к о в и ќ, Б р а ќ а т а  М и л а д и н о в ц и  и  В а с и л  Д. Ч о л а к о в, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга XIV, 1962, 205—238): „М о ж е  д а  в и  й е  п о з н а т о — му пишува Чолаков на д-р Фрањо Рачки, познатиот хрватски научник и општествен деец, човек близок со Ј. Ј. Штросмајер и познат со Константин Миладинов — ч е  к а т о  д о и д о х  п р е м и н ъ т ъ т а  г о д и н а  в  З а г р е б,  п о к о й н и й т  м о й  д р у г  К о н с т а н т и н  М и л а д и н о в  м е  у м о л и  д а  м у  д а м  с т о  п е с н и  и з  в ъ с-

точните старни на България, за да може да даде название своята збирка„ Български народни песни" Аз — продолжува Чолаков во писмото што му го упатил од Загреб на 12 април 1862 година на д-р Ф. Рачки — с благодарение испълних молбъта на свойт друг, като ми ся вречe да ми даде непремено сто (100) форинти от тукашните предбройници за трудът ми..." (во спомнатиот мој труд, стр. 218—219, факсимилот од писмото е објавен во истава моја студија на стр. 220—221). Со ова писмо Чолаков бараше од Рачки обештетување за дадените 100 бугарски народни песни од кои само еден дел, поголемиот, влезе во Зборникот на Миладиновци (на стр. 224 кажав дека Миладинов од добиените сто бугарски песни во Зборникот вклопил само 77, коишто и ги набројувам).

И забелешката број 3 кон ова писмо, во којашто редакторот Трајков самоуверено тврди дека: „„„Никъде Димитър Миладинов не пише думата Македония отделно, наричая Македоно-България", лесно може да се обеснажи со низа примери од Препискава, бидејќи Македонија Димитрија Миладинов ја наречува и онака како што ја нарече во ова писмо, но го знае и името: Македонија, и западна Македонија и изсточна Македонија (да се погледа во предметно-географскиот показалец, на стр. 269, па ќе се види дека спрема 4 називи Македонобългарија има 27 примери каде што е употребен само зборот Македонија, 2 пати со определбата западна Македонија и 4 пати со определбата източна Македонија, од кои еднаш токму во ова писмо).

*

Писмото на Д. Миладинов (потпишано: Миладин) од 11 август 1857 година во Прилеп, не донесува ништо ново за подоброто познавање на дејноста на Д. Миладинов (Преписка број 9).

*

Меѓутоа во следното писмо (Преписка број 10) на Д. Миладинов, пишувано во Прилеп на 20 август, наоѓаме податоци за преродбенските усилби на Д. Миладинов: да се ангажираат учители за Охрид, Прилеп и Кукуш, коишто би предавале на народен јазик. За Кукуш оди Рајко Жинзифов.

Пет дена подоцна, на 25 август 1857 г. Д. Миладинов од Прилеп пишува писмо и го испраќа со Рајко Жинзифов, известувајќи ги Робевци дека Рајко оди за учител во Кукуш, кадешто ќе предава на словенски јазик трипати седмично и трипати на грчки јазик. Станувало збор и за тоа Рајко да оди за учител во Охрид, меѓутоа за Кукуш успеал да го придобие познатиот кукушки првенец Нако Станишев, кој специјално за тоа дошол во Прилеп. За Охрид ќе се погрижи Миладинов да најде учител (Преписка број 11).

*

Следното писмо од Д. Миладинов упатено до Робевци, е пишувано во Кукуш на 6 февруари 1858 и во него, главно, станува збор за некакви деловни работи (Преписка број 13).

*

Во писмото упатено од Кукуш на 5 јуни 1858 г. до Робевци, станува збор за испраќање ученици во Русија на школување; тоа е онаа група студенти за којашто во Москва ќе води грижа Константин Миладинов (Преписка број 15), и за која ќе стане збор и во следните две писма) (Преписка број 18 и 19).

*

На 22 март 1859 година Димитрија Миладинов, од Кукуш, му препраќа на д-р К. Робе покана од московското списание „Парусь" за соработка на Македонци во него (Преписка број 27).

*

Со писмото број 28, пишувано на истиот ден како и претходното, Д. Миладинов му препраќа на д-р Робе едно „Објавление" за претплата на бугарскиот весник на Драган Цанков „България", што требаше да започне со излегување во Цариград. Покрај тоа, во писмото говори за разни актуелни прашање: за одењето на делегацијата од кукушани во Цариград при Патријаршијата, за потребата да се најде словенски учител за Битола.

Во коментарите кон ова писмо (забелешка 3) редакторот говори за нападите што биле објавени против Д. Миладинов во атинскиот весник „Атина", за што станувало збор и во анонимната дописка за Кукуш, што била објавена во цариградското списание „Български книжици" за 1858, ч. III., кн. 2, бр. 24, сър. 344—345 и потпишан со псевдонимот „Един пътник". На редакторот му остана непознато дека под псевдонимот „Един Пътник" се криел пријателот на браќата Миладиновци, Александар Виторович Рачински (Х. Поленаковиќ, Кој е авторот на дописот за Кукуш, печатен во списанието „Български книжици, част III, 1858 г., стр. 344—345", Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга 6, 1953, 100—103). Во врска со „Обявлението" за весникот „България", грчкиот превод од бугарскиот оригинал, што веројатно го направил Д. Миладинов, претставува единствен текст на „Обявлението", бидејќи од бугарскиот оригинал не е зачуван ниеден примерок, како што забележува редакторот.

*

Важноста на следното писмо од Д. Миладинов упатено до д-р К. Робе е во тоа што е пишувано во Струга на 8 јули 1859 година. Досега не се знаеше кога Д. Миладинов го напуштил Кукуш. Се претполагаше дека тоа било при крајот на јуни 1859 (Ив. Хаджов, Братя. . . Миладинови, 51), но сме имале и тврдење дека „Миладинов се наоѓал во Кукуш и во месец јули. . . и по 12 септември 1859. . ." (Славко Димевски, Кукушката унија од 1859 година По повод 100 години од настанот, Гласник на Институтот за национална историја, год III, Скопје, 1955, бр. 2, 141). Ова писмо и следното, пишувано утредента во Струга, на 9 јули, го потврдуваат поранешното пишување (на М. Арнаудов, Хаџов, Трајков) за ова прашање, а не тоа на Димевски.

*

Значајни податоци за намерата на Константин Миладинов да се врати од Русија дава писмото на Д. Миладинов, пишувано во Струга на 21 ноември 1859 година, испратено до д-р К. Робе (Преписка број 34). Кога стана сигурно дека се ближи крајот на тешко болниот охридски митрополит Јоаникија, и дека треба да се мисли на тоа кој ќе го наследи на охридската митрополитска столица, Д. Миладинов стапува во акција, на тоа место да биде поставен Иларион Макариополски, и за ова го ангажира К. Робе и Димко Радев, виден битолски граѓанин. Во продолжението од писмото Д. Миладинов го известува — д-р К. Робе дека „Брат ми решил идната пролет да си дојде во татковината." Со намерата на Константина, да се врати заедно со останатите Македончиња од Москва во Кукуш, Д. Миладинов скоро истовремено го известува и јеромонахот Климент во Полјанин, Дојран (Преписка број 33: „А брат ми от Мосха ми пишвит че на пролет решиха да дојдат в Кукуш сите чеда македонски. . ."). Во врска со овие вести за враќањето на Константина од Москва во татковината треба да е топлото братско писмо на Д. Миладинов упатнео до Константина во кое го вика да се врати назад, дома, бидејќи Димитрија му нашол место за учител во Охрид. За ова писмо — коешто не е вклопено во книгава — уште ќе стане збор во овој преглед.

*

За очекуваната смрт на митрополитот Јоаникија одново пишува Д. Миладинов во писмото датирано во Струга на 22 ноември 1859 (Преписка број 35), соопштувајќи им на Робевци дека охридските првенци одлучиле да ги примат словенските книги и одежди од Русија, што биле добиени по иницијатива на Д. Миладинов, а со посредство на Партенија Зографски.

*

За словенските книги и одежди, испратени од Русија, Д. Миладинов говори и во писмото што го пишувал во Стурга на 4 декември 1859 г. и го испратил до д-р К. Робе. Покрај за ова, во писмото Димитрија говори и за потребата да се зајакне антифанариотската акција. Во ова писмо провејува вербата во Русија (Преписка број 37). Ова писмо Димитрија го пишувал во Охрид, како што се гледа од следното писмо упатено до Робевци од Струга на 11 декември истата година (Преписка број 38).

*

Во Преписката под број 41 е објавено писмото на Д. Миладинов, пишувано на 6 јули 1860 г. во Дебар, кадешто се наоѓал на обиколката по Македонија на којашто собираше доброволни прилози за изградуването на бугарската црква св. Стефан во Цариград. Ова писмо било веќе познато од порано и напечатено „в два различни и непълни превода през 1943 от Владислав Алексов Миладинов. . . и М. Арнаудов". Во ова писмо Димитрија говори за тоа дека добил писмо од брата си Константина од Виена, преку фирмата на Робевци.

*

На својата обиколка по Македонија, на 17 август 1860 г. Д. Миладинов се нашол во Велес откаде им пишува на Робевци (Преписка број 42), известувајќи ги за одзивот на народот за давање доброволни прилози, и за акцијата против фанариотските владици во разни места по Македонија и Бугарија. Очекувал писмо од Константина, а пристигнатата пошта за него да му се упатувала во Велес кај учителот Георги Икономович.

*

И следното писмо упатено до Робевци Димитрија го пишувал во Велес на 31 август 1860 година (Преписка број 43) и во него се говори за неговата посета во Ќустендил и за иследувањата што се вршат против тамошниот корумпиран владика Дионисија.

*

Последното писмо од Д. Миладинов, пишувано додека се наоѓал на слобода, е пишувано во Струга на 10 февруари 1861 (Преписка број 44). Ова писмо овдека се препечатува, бидејќи било порано напечатено во книшката на Н и к о л а Т а б а к о в: Димитър и Константин Миладинови, Съчинения, София, 1943, 31. Во писмово се изнесува загриженоста на Димитрија за судбината на Константина, кој според соопштението на Робевци, одамна отпатувал од Виена преку Белград за Кукуш, кај Партенија Зографски. Бидејќи Димитрија не добил вести од Константина ниту од Белград, ниту од Кукуш, тој ги моли Робевци, преку нивната куќа во Белград, да проверат во тамошната полиција, дали Константин минал низ Белград. Од ова се гледа дека во последно време, по напуштањето на Виена, Константин не му се јавил на Димитрија, или евентуално писмото некаде се загубило, така што Димитрија не знае дека во часот кога го пишувал ова писмо, Константин се наоѓал веќе околку пет месеци во Хрватско (во Ѓаково и во Загреб). Од сочуваната преписка на браќата Миладиновци и инаку се гледа дека Константин не бил многу склон да пишува писма. Еве, минале пет месеци, а тој не му се јавил на брата си Димитрија. Ја видовме порано загриженоста на Димитрија поради тоа дека Константин долго време не му пишувал на брата си по одењето во Русија.

Во коментарот кон ова писмо редакторот пишува дека Константин „още през лятото на 1860" дошол во Ѓаково, каде останал „до февруари 1861 г." кога отишол во Загреб да го напечати Зборникот од народни песни. Според моите истражувања (Х. П о л е н а к о в и ќ, Хрватскиот печат за престојот на Константин Миладинов во Ѓаково и Загреб и за текот на печатењето на Зборникот од народни песни, како и за крајот на браќата Миладиновци, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга 6, 1953, 87—94) се виде дека Константин стасал во Ѓаково при крајот на септември 1860, а во Загреб е на 12 јануари 1861 година. Во прилог на оваа хронологија оди и условното датирање на писмото од К. Миладинов до Димитар

Павлович (Преписка број 57, кадешто воопросното писмо е датирано со „началото на октомври 1860 г."). На редакторот му остана незабележена оваа контрадикција со датирањето на ова писмо и кажувањето дека Константин веќе во летото таа година дошол во Ѓаково.

*

Неколкуте уште запазени писма од Д. Миладинов упатени до Робевци, се пишувани во затворот, во Битола, и во нив, главно, се апелира на старите пријатели, да се заземат за неговото ослободување од затворот.

Во писмото пишувано на 14 март 1861 година, Димитрија ги моли Робевци приложеното писмо за брата му Константина, да му се испрати на адресантот или до Јакчи-хан во Цариград, каде што биле сместени дуќаните на охридските трговци, што живееле и тргувале во Цариград. (Преписка број 45).

Со неколку зборови, во писмото од 8 април 1861, ги моли Робевци да се заземат за неговото ослободување и да го поучат неговиот тест како да постапи за неговото ослободување (Преписка број 46).

Четири дена подоцна, на 12 април, Димитрија ги моли Робевци, да продолжат со акцијата за неговото ослободување и прашува што станало со неговата молба упатена до Високата порта (Преписка број 47)

Последното писмо од Димитрија упатено до Робевци, е пишувано на 28 април 1861 година (Преписка број 48). Пишувано со еден спокоен и достоинствен тон, ова писмо всушност претставува изјава на сочувство по повод смртта [на шефот на фамилијата на Робевци, Ангел Робе.

* * *

Според својот број и значајот, по групата писма од Д. Миладинов, упатена до фамилијата Робевци, доаѓаат писмата што Д. Миладинов ги упатил до рускиот археолог Петр Иванович Севастјанов.Од овие писма Д. Миладинов ни се прикажува како вистински, пламенен преродбеник и организатор на народното школство во Македонија, собирач на книжевно-историски споменици и народни умотворби. За судбината на овие писма од Д. Миладинов неколку зборови се кажаа во предговорот на В. Трајков, а нешто за тоа рече и редакторот на Преписката во коментарот кон писмото објавено во Преписката под број 16. Некои од писмата од оваа група беа објавени во екот на прославата ма Миладиновци од редакторот, Н. Трајков, така што овдека се препечатуваат.

Првото писмо упатено до П. И. Севастјанов во Света Гора, е пишувано во Кукуш на 26 април 1858 година (Преписка број 14). Како ова писмо, исто така и другите писма од оваа група се пишувани на грчки јазик. Заедно со писмово Димитрија му испраќа на Севастјанова 2 листа од два ракописа (едниот од Струга) и изјава на симпатии кон „општата ни мајка — Русија". Димитрија претиолага дека Севастјанов е запознат со тешката судбина на толкуте македонски манастири, чиишто библиотеки и, специјално, словенски ракописи биле

изгорени (манастирот Трескавец, св. Наум, св. Пречиста кичевска и др.), односно разнесени по светот од разни патешественици. Во писмото се наоѓа податок за тоа дека Димитрија му испратил на рускиот историчар и славист Хилфердинг, преку Стефана И. Верковиќа, грчка Служба на Седмочислениците „и тридесет и девет бугарски песни од разни градови на Македонија". Како дојде до тоа Миладинов да му испрати толкав број песни на Хилфердинга и кога било тоа, не е познато. Во писмото Димитрија го известува Севастјанова и за брата си Константина, кој се наоѓа во Москва „да ги изучи словенските јазици", и имал намера да издаде Зборник со „народни песни, прикаски, пословици и гатанки." — Ова писмо прв пат го објавил патријархот Кирил во списанитео „Духовна култура" (Софија, год. 63, ноември—декември 1963, 21—23).

*

Неполни два месеца подоцна, на 14 јуни 1858 г. Д. Миладинов му пишува на П. И. Севастјанов писмо (Преписка број 16) исполнето со богата разновидна содржина. Пред сè му се заблагодарува на одговорот на првото писмо и на готовноста брата му Константина да го препорача кај својот брат Павел И. Севастјанов. Му испраќа неколку пергаментни споменици, оригинали од коишто преписи му испратил со првото писмо. Покрај тоа му испраќа и пратка со разни книжевно-историски споменици и нумизматички материјали, што ги токмел да му ги испрати на брата си Константина во Москва. Готов е да му испрати и збирка од 15 ракописи со богослужбена содржина и разни златни, сребрени и бакрени пари. Понатаму го известува Севастјанова дека на Хилфердинга, преку Верковиќа, му испратил разни натписи, а на Друштвото српске словесности во Белград му испратил еден хрисовул на пергамент од кралот Стефан даден на манастирот Трескавец заедно со неколку натписи и нумизматички материјали — (За ова да се види: Х. Поленаковиќ, Димитрија Миладинов како собирач на книжевно-историски споменици, и Димитрија Миладинов како собирач на нумизматички материјали, во Книга за Миладиновци, 121—124, 125—130).

Готов е — продолжува во писмово Димитрија Миладинов — на секакви услуги, како што му услужил и на Јаков Онисимович Ошмјанцов, составувајќи му патеводител по Македонија.

По ова, Димитрија му ги изложува на П. И. Севастјанова своите планови. Намислил во Кукуш да основа централна словенска гимназија со грчки и француски јазик. Оваа гимназија треба да е тврдина против гркоманијата во овој крај. Исто така Димитрија има намера слични школи да основе и во Битола или во Охрид. Го известува и за тоа дека во Русија испратил на школување осум Македончиња.

Во богатиот коментар кон ова писмо редакторот ја изнесува историјата на 8-те писма од Д. Миладинов и едно од К. Миладинов, што се наоѓаат во архивата на П. И. Севастјанов, а кои до нашево време — како што се рече — останаа непубликувани и необработени.

— На Н. Трајков му останаа непознати новите достигања на македонската наука за животот и делото на Ѓерковиќа, бидејќи, давајќи ја биографијата на овој значаен собирач на македонски народни умотворби, се служи со стари извори.

Во третото писмо (Преписка број 17), пишувано во Кукуш на 21 јуни 1858, Димитрија му се заблагодарува на Севастјанов за помошта што му ја ветува на Константина, како и за ветувањето дека во Русија ќе издејствува помош за планираната гимназија во Кукуш, со што би му се овозможило на населението од овој крај да се врати кон „словенската мајка". За ова разбирање и помош, Димитрија на Севастјанова му го припишува званието — Македонски! До крајот на писмото станува збор за рзани пратки од нумизматички материјали и други споменици. Преку Севастјанова Димитрија му се заблагодарува на А. В. Рачински за „штедрите расходи за патувањето (на Константина) од Одеса до Москва." Кон писмово е приложена и молбата на првенците од Аврети Хисар (Женско), Полјанин и Карадак, упатена во Русија, до царот, до Синодот и до рускиот пратеник во Цариград, со којашто се бара помош.

*

Следното писмо е пишувано во Солун на 1 јули 1858 (Преписка број 20) и со него му испраќа на Севастјанов извесен број сребрени и бакарни пари, што ги собрал во Прилеп некој негов пријател (Преписка број 20). — Писмото објавено во Преписката под број 21, е пишувано во Кукуш, и во него се говори за некои нумизматички материјали и ракописи, за кои било збор и во поранешните писма.

*

Многу побогато со податоци е писмото на Д. Миладинов пишувано во Кукуш на 2 август 1858 (Преписка број 22). На Севастјанова, кој е уште на Света Гора, му испраќа три словенски ракописи пишувани на пергамент и ветува и други, кои што не ги разбира, бидејќи „смирениот Ваш Словенин не цицал како дете млеко од мајчината град, за да го знае добро она што се содржи во нив." Ракописите што му ги испратил, ги зел од плетварската црква, кадешто ги нашол и двата пергаментни ракописи, што му ги испраќа со ова писмо. Покрај ракописите му испраќа и една поголема збирка од златни, сребрени и бакарни пари, нудејќи му на П. И. Севастјанов, покровителот негов, на Константина и на цела Македонија, којшто ќе биде наречен Македонски, — и натаму соработката во поглед на собирање стари ракописи и нумизматички материјали. Во писмово го повторува кажувањето дека минатата година и оваа му испратил во Москва на Ј. О. Ошмјанцов „подробен опис на Македонија". Го известува уште П. И. Севастјанова дека „минатата и оваа година му испратил на брата си (Константина) песни од Охрид, Струга, Костур, Битола, Велес и Кукуш, опис на разни обреди, прикаски, гатанки и пословици. . ." Покрај тоа му испратил на Константина и

„пет цртежи на млади супрушки двојки" од разни места со сите подробности на носијата и боите. Димитрија — продолжува во писмото — се токмел да му испрати на Константина и слики на четири места од Македонија. Интересен податок е и соопштувањето на Димитрија, дека населението од разни места на Македонија барало книги печатени на народен јазик, но со грчки алфавит, и дека тоа население барало „словенски учители". Во недостиг на податоци за тоа кој од браќата ги запишал кои песни во Зборникот, ова кажување на Димитрија, заедно со она од писмото под број 8 од Преписката, може, во извесна мерка, да го олесни решавањето на ова прашање. Во врска со барањето на населението од разни места на Македонија книги печатени на народен јаизк со грчки алфавит, треба пред сè да се мисли на познаното К о н и к о в с к о е в а н г е л и е од Павел Божигропски, печатено во 1852 година, во печатницата на Држиловиќ, во Солун.

*

Писмото пишувано на 6 август 1858 во „Кукуш во Македонија" (Преписка број 23), упатено на Павел Иванович Севастјанов во Москва е всушност еден куртоазен акт спрема човекот што требало да му биде покровител на Константина во Москва.

*

Утредента, на 7 август 1858 г. (Преписка број 24) Д. Миладинов му пишува на Петр Иванович Севастјанов на Света Гора, испраќајќи му по двајца Кукушани некои писма.

*

Додека сите досега разгледувани писма од Димитрија Миладинов до браќата Севастјанов биле пишувани на грчки јаизк, следново писмо, пишувано на 19 декември 1858 г. во Кукуш (Преписка број 25) е пишувано на македонски јазик и упатено е до Петр И. Севастјанов во „Москва или Петербург." Го потврдува приемот на писмото, што Севастјанов му го испратил на Димитрија од Света Гора преку двајцата кукушани и му заблагодарува на испратените „7 жолтици империалски", коишто претставуваат надополнување за некои испратени книжевно-историски споменици, односно нумизматички материјали. Покрај оваа парична накнада, сигурно дека Д. Миладинов добил и некој другпат вакви или слични суми пари за себе и за соработниците на собирањето овие старини( на пример еден од тие соработници е неименуваниот прилепчанец за кого станува збор во писмото број 20 од Препискава).

Во писмово, Димитрија Миладинов, со тага во гласот, го известува Севастјанова дека: „Јас не умејам да написам добро на матерни јазик моето почтеније при ваше в и с о к о л и ц е, а пак на грцки език не се разумеаме. За това ќе ме простете." Понатаму во писмово му ја изјавува почитта на кукушките првенци, надевајќи се дека „оно печетано обшчо писмо да се предаит на в и с о к и т е л и ц а,

които ħе земат и ,,sympathie'' за овдешново малово уголок в источна Македонија за да ни се лулјает македо-болгарските дечина во славијанска лелјајка и славијанско да цицает матерно млеко и славијани цели да порастат.'' Во продолжението на писмово се жали дека останале несослушани молбите од кукушаните упатени до рускиот конзул во Солун, Мустоксида и до одговорните во Цариград за словенски книги. На крајот на писмото го известува Севастјанова дека ,,древности шчо ħе ми паднет в ръка'', ќе ги испраќа на Константина. (Исписиве од ова писмо ги дадов со денешна македонска азбука, користејќи ја и буквата -ħ- од српската азбука, којашто ја користел Д. Миладинов; интервенирав само во интерпункцијата, инаку го запазив говорот на Миладинов). За жалење е дека редакторот не нашол за сходно да даде и факсимил од ова писмо!

* * *

Нови податоци за дејноста на Димитрија Миладинов донесуваат и неговите писма, што се пазат во архивот на манастирот Зограф во Света Гора, а се упатувани до разни раководни лица од манастирот, со кои Димитрија одржувал живи врски. Овие писма ги публикувал Кирил ,патриарх Български: Седем неизвестни писма на Димитър Хр. Миладинов, Духовна Култура, Софија, година 63, кн. 11—12, 1—30 со факсимили од сите писма. Пред писмата авторот на статијата даде ,,увод и објаснения на писмата'', стр. 1—20 со солидно познавање на предметот, но со дух на разбирањата што се карактеристични за скоро сите пишувања за Миладиновци во Бугарија. Од овие седум писма четири се пишувани на македонски јазик, а три на грчки. Едното од писмата, упатено до П. И. Севастјанов, го разгледавме при анализата на групата писма што Димитрија Миладинов му ги испратил на Севастјанов. Во Преписката се препечатени сите овие писма.

Како во изданието на овие писма од ,,Духовна култура'', исто така и во изданието од Преписката, сторени се низа грешки, пред сè на штета на оригиналот; во изданието од Преписката постојат знатно повеќе грешки. Меѓу првото и второто издание има разлики и во оние писма што се преведени од грчките оригинали на Димитрија Миладинов. Општа разлика меѓу првото издание на овие писма и второто е во тоа што преводите од првото издание се дадени со извесна архаичност во јазикот и во стилот. Споредувањата што сум ги чинел меѓу печатените текстови од писмата и односните факсимили сум ги проверувал и со личните преписи од овие писма, што сум ги направил во ноември 1956 и ноември 1957 година за време кусите престои во манастирот Зограф.

Првото писмо од оваа група објавени писма е писмото пишувано во Кукуш на 1 јуни 1857 г. до проигуменот Викентие (Преписка број 6). Во писмово Димитрија Миладинов го известува проигуменот за тоа дека за него чул од брата си Константина убави зборови и му јавува за успехот на народната школа во Кукуш. ,,Овде, фала Богу

„пет цртежи на млади супрушки двојки" од разни места со сите подробности на носијата и боите. Димитрија — продолжува во писмото — се токмел да му испрати на Константина и слики на четири места од Македонија. Интересен податок е и соопштувањето на Димитрија, дека населението од разни места на Македонија барало книги печатени на народен јазик, но со грчки алфавит, и дека тоа население барало „словенски учители". Во недостиг на податоци за тоа кој од браќата ги запишал кои песни во Зборникот, ова кажување на Димитрија, заедно со она од писмото под број 8 од Преписката, може, во извесна мерка, да го олесни решавањето на ова прашање. Во врска со барањето на населението од разни места на Македонија книги печатени на народен јаизк со грчки алфавит, треба пред сѐ да се мисли на познаното Кониковско евангелие од Павел Божигропски, печатено во 1852 година, во печатницата на Држиловиќ, во Солун.

*

Писмото пишувано на 6 август 1858 во „Кукуш во Македонија" (Преписка број 23), упатено на Павел Иванович Севастјанов во Москва е всушност еден куртоазен акт спрема човекот што требало да му биде покровител на Константина во Москва.

*

Утредента, на 7 август 1858 г. (Преписка број 24) Д. Миладинов му пишува на Петр Иванович Севастјанов на Света Гора, испраќајќи му по двајца Кукушани некои писма.

*

Додека сите досега разгледувани писма од Димитрија Миладинов до браќата Севастјанов биле пишувани на грчки јаизк, следново писмо, пишувано на 19 декември 1858 г. во Кукуш (Преписка број 25) е пишувано на македонски јазик и упатено е до Петр И. Севастјанов во „Москва или Петербург." Го потврдува приемот на писмото, што Севастјанов му го испратил на Димитрија од Света Гора преку двајцата кукушани и му заблагодарува на испратените „7 жолтици империалски", коишто претставуваат надополнување за некои испратени книжевно-историски споменици, односно нумизматички материјали. Покрај оваа парична накнада, сигурно дека Д. Миладинов добил и некој другпат вакви или слични суми пари за себе и за соработниците на собирањето овие старини( на пример еден од тие соработници е неименуваниот прилепчанец за кого станува збор во писмото број 20 од Преpискава).

Во писмово, Димитрија Миладинов, со тага во гласот, го известува Севастјанова дека: „Јас не умејам да написам добро на матерни јазик моето почтеније при ваше високо лице, а пак на грцки език не се разумеаме. За това ќе ме простете." Понатаму во писмово му ја изјавува почитта на кукушките првенци, надевајќи се дека „оно печетано обшчо писмо да се предаит на високите лица,

които ѓе земат и ,,sympathie'' за овдешново малово уголок в източна Македонија за да ни се лулјает македо-болгарските дечина во славијанска леліајка и славијанско да цицает матерно млеко и славијани цели да порастат.'' Во продолжението на писмово се жали дека останале несослушани молбите од кукушаните упатени до рускиот конзул во Солун, Мустоксида и до одговорните во Цариград за словенски книги. На крајот на писмото го известува Севастјанова дека ,,древности шчо ѓе ми паднет в ръка'', ќе ги испраќа на Константина. (Исписиве од ова писмо ги дадов со денешна македонска азбука, користејќи ја и буквата -ѓ- од српската азбука, којашто ја користел Д. Миладинов; интервенирав само во интерпункцијата, инаку го запазив говорот на Миладинов). За жалење е дека редакторот не нашол за сходно да даде и факсимил од ова писмо!

* * *

Нови податоци за дејноста на Димитрија Миладинов донесуваат и неговите писма, што се пазат во архивот на манастирот Зограф во Света Гора, а се упатувани до разни раководни лица од манастирот, со кои Димитрија одржувал живи врски. Овие писма ги публикувал К и р и л ,п а т р и а р х Б ъ л г а р с к и : Седем неизвестни писма на Димитър Хр. Миладинов, Духовна Култура, Софија, година 63, кн. 11—12, 1—30 со факсимили од сите писма. Пред писмата авторот на статијата даде ,,увод и објасненија на писмата'', стр. 1—20 со солидно познавање на предметот, но со дух на разбирањата што се карактеристични за скоро сите пишувања за Миладиновци во Бугарија. Од овие седум писма четири се пишувани на македонски јазик, а три на грчки. Едното од писмата, упатено до П. И. Севастјанов, го разгледавме при анализата на групата писма што Димитрија Миладинов му ги испратил на Севастјанов. Во Преписката се препечатени сите овие писма.

Како во изданието на овие писма од ,,Духовна култура'', исто така и во изданието од Преписката, сторени се низа грешки, пред сѐ на штета на оригиналот; во изданието од Преписката постојат знатно повеќе грешки. Меѓу првото и второто издание има разлики и во оние писма што се преведени од грчките оригинали на Димитрија Миладинов. Општа разлика меѓу првото издание на овие писма и второто е во тоа што преводите од првото издание се дадени со извесна архаичност во јазикот и во стилот. Споредувањата што сум ги чинел меѓу печатените текстови од писмата и односните факсимили сум ги проверувал и со личните преписи од овие писма, што сум ги направил во ноември 1956 и ноември 1957 година за време кусите престои во манастирот Зограф.

Првото писмо од оваа група објавени писма е писмото пишувано во Кукуш на 1 јуни 1857 г. до проигуменот Викентие (Преписка број 6). Во писмово Димитрија Миладинов го известува проигуменот за тоа дека за него чул од брата си Константина убави зборови и му јавува за успехот на народната школа во Кукуш. ,,Овде, фала Богу

училиштата на успехот по Славјански јазик многу лепо ходат и имат шчо предават и грамматика славијанска со технологиа и со истълкување на Болгарски јазик." Се жали на кукушкиот учител Неофит, инаку зографски монах, веројатно Романец и бара да биде сменет како штетен за народното дело. Би било многу корисно да се отвореше „славијанско училиште и во Струмница." На крајот на писмото се застапува за тоа, духовникот Климент во Полјанин да биде назначен за архимандрит.

Во врска со ова писмо можам да сторам неколку забелешки: прво за начинот на печатењето и второ за хронологијата негова, за којашто нешто кажа и првиот издавач, во уводните белешки на стр. 3—5. Во препечатувањето на писмово во Преписката сторени се повеќе грешки во однос на коректноста спрема првото издание и спрема оригиналот. Еве ги поглавните грешки: во оригиналот стои — П р и и м е т е (исто така и во првото издание), а во Преписката: П р и - м е т е, (место і во оригиналот, од технички причини овој глас го давам со обично: и); употребата на: ъ е недоследна во Преписката, таму каде што се наоѓа во оригиналот, во Преписката е испуштена, а таму каде што го нема во оригиналот воопшто, во Преписката се уфрлува: о т ъ — о т, 3 ред од горе, стр. 30; а: с а к а л — с а к а л ъ на истава страна, ред 12 одгоре. Примери од овој вид има доста. Во оригиналниот текст: т е х н о л о г и ј а — во првото издание, погрешно, т е х н о л о и а, а во Преписката: т е х н о з о г и а!, на истата страна, ред 10 одгоре. Некоректно е даден и зборот ч у с т в о од оригиналот како ч у в с т в о во обете изданија, стр. 30, ред 5 одгоре. Зборот г р а м м а т и к а е даден во обете изданија со едно: м, стр. 30, ред 8 одгоре; место употребата на: є, кое Д. Миладинов го читал како: је, во Преписката е дадено како обично: е, буквата ȣ од оригиналот во грчкиот збор: 'επἴβονλος е даден со: ου.

Доколку се однесува до датирањето на ова писмо, редакторот на првото издание добро го забележил факторт дека овој датум, под кој е божем писмото пишувано, внесува извесна забуна во хронологијата на престојот на Д. Миладинов во Кукуш. Поаѓајќи од пишувањето на Р. Жинзифов во неговиот напис за браќата Миладиновци, досега редовно се сметаше во науката дека Д. Миладинов дошол во Кукуш за учител во ноември 1857 година, откако претходно го испратил Жинзифова во ова место (Рајко Жинзифов, Публицистика, I, Софија, БАН, 1964, 49). За ангажирањето на Д. Миладинов во Кукуш еве ја хронологијата што ја дава Жинзифов: „Летото 1857 г. дошол во Прилеп еден кукшанец, со кого Миладинов уговорил да откријат бугарско училиште во Кукуш. . . Есента истата година (Миладинов) го испрати својот колега (Рајко Жинзифов) во Кукуш", (Жинзифов, Публицистика, I, 48), Во меѓувремето Димитрија Миладинов се размислувал дали да оди во Охрид, кадешто го канеле за учител; за ова тој размислувал и за време престојот во Струга. Бидејќи на кукушаните не им бил доволен младиот учител, којшто таму работел два до три месеца, тие неколку пати му пишувале на Д. Миладинов да се реши и да дојде во Кукуш. Д. Миладинов им испраќа

на 24 октомври 1857 г. од Струга писмо на кукушките старешини со коешто ги храбри да истрајат во борбата за воведување народниот јазик во школите, и потоа, во ноември истата година, веројатно по Митровден, пристига во Кукуш (Жинзифов, Публицистика, I, 49). Оваа хронологија за доаѓањето на Д. Миладинов во Кукуш ја прифатиле сите што пишувале досега за Миладиновци (М. Арнаудов во монографијата за Миладиновци, 52, Ив. Хаџов во книгата за Миладиновци, 40 и други). Кирил, патријархот бугарски, во разгледувањето на ова прашање, претпоставува: ,,Може би трябва да се разбира че преди да бъде поканен за учител, той е бил през лятото на 1857 г. в. Кукуш и тогава е проучил тамошното училищно дело и е уговорил с Кукушката община назначаването му за учител. След тоав кукушани му направили писмено предложение (вероятно при уговорените устни условия, на което той отговорил с писмото си от 24 октомври 1857. Разбира се това предложение би имало място, ако се приеме като вярна датата 24 октомври 1857 г. на писмото му което съобщава Кс. Жинзифов" (Духовна култура, 63, 11—12, 3 заб. 6). Ова писмо на Д. Миладинов како да го разнишува пишувањето на Р. Жинзифов за неговото и за одењето на Димитрија во Кукуш и отворањето на школа со настава на народен јазик. Како што се гледа од писмово, на денот на пишувањето на тоа писмо во Кукуш ,,училиштата на успехот по славијански јазик многу лепо ходат. . ." што задолжително претполага дека кукушаните од порано беа го воведе словенскиот(народниот) јазик како наставен предмет или како наставен јазик во училлиштата. Кога тоа воведување на народниот јазик во училиштата можело да биде? Во решавањето на ова прашање, јас би побарал помош во Преписката на Миладиновци. Пред сè од досега познатите писма на Д. Миладинов пишувани од Кукуш, ова е единствено писмо што е пишувано во 1857 година. Од Кукуш Димитрија ќе испрати повеќе писма на разни страни дури во 1858 и 1959 (во Преписката броеви 13, 14, 15, 16 и други). Писма во коишто станува збор за испраќање на Рајко Жинзифов во Кукуш се пишувани во август 1857 година. Така во писмото на Д. Миладинов пишувано во Прилеп на 20 август (Преписка број 10) и пратено на Робевци, Д. Миладинов пишува: ,,По словенско-грчкиот взаемоучитл, кој одеше за Кукуш ви пишав. . ." Станува збор сигурно за Жинзифова, кој, видовме порано, есента 1857 г. појде во Кукуш по порака на Д. Миладинов. Во писмото број 11, пишувано 5 дена подоцна, на 25 август во Прилеп, и тоа упатено до Робевци, се изјаснува прашањето за учителот што беше ангажиран за Кукуш: ,,Доносителот на писмово Ксенофонт И. Дзиндзифов заминува наскоро за Кукуш, каде ќе предава трипати во седмицата словенски и трипати грчки. . ." Станувало збор Жинзифов да оди за учител во Охрид, меѓутоа Нако Станишев успеал да го придобие Жинзифива за Кукуш. Жинзифов, пишувајќи за ова прашање, спомна дека летото 1857 г. дошол во Прилеп еден кукушанец, за да се договори со Миладинов за отворање бугарско училиште. Тогаш Д. Миладинов и Нако Станишев — бидејќи станува збор токму за Нако Станишев — се договориле да се отвори таква

школа во Кукуш, а за учител во прво време да биде именуван Рајко Жинзифов, како што се виде и од писмата број 10 и 11 од Преписката.

Во писмото на Д. Миладинов, што е датирано со 1 јули 1857, од Кукуш, се гледа дека тој говори како лице што е стабилизирано во Кукуш и кому му се познати работите во местото, а за да може да се здобие со такво познавање, би требало да сметаме со малу подолг престој во Кукуш. Од Преписката знаеме дека е Миладинов во март во Прилеп, потоа во јули и во август 1857 година.

И уште нешто. Писмото што се разгледува сега, е прво писмо од Д. Миладинов пишувано на народен јаизк. Пред ова време мене ми е познато само уште едно писмо од Д. Миладинов пишувано во Белград во 1856 година на еден смешан македоно-српски јазик (Х. Поленаковиќ, Страници од македонската книжевност, Скопје, 1952, 171). Од Преписката се гледа дека Д. Миладинов повеќе ќе пишува на македонски јазик дури во 1858—59 година.

И уште еден елемент што може да одлучува во решавањето на хронологијата на ова писмо. Тоа е содржината негова. Еве ги основинте реалии од писмово: 1. словенскиот јазик со успех се предава; 2. Неофит, монахот, е штетен по народното дело и треба да се премести од Кукуш; 3. корисно би било да се отвори словенско училиште во Струмица и 4. духовникот Климент од Полјанин би требало да се унапреди во архимандритски чин.

За сите овие основни реалии од ова писмо станува збор и во едно друго писмо, пишувано на грчки јазик и со еден висок стил. Станува збор за писмото, што Димитрија Миладинов го пишувал на 27 мај 1859 година и од Кукуш му го упатил на игуменот Антим, во Зограф (Преписка број 29). Ако се бара суштината во ова писмо и се испуштат стилските и фразеолошки украси, тогаш остануваат како основни реалии токму овие четири, што ги издвоивме во писмото што се разгледува по однос на датата на пишувањето. И во ова писмо од 27 мај 1859 година Димитрија говори 1. за успехот на словенскиот јазик во школите и црквенословенскиот јазик во богослужбата, коишто толку многу напреднале во Кукуш само во „растојание од година и половина" од како се завеле овие во употреба, а тоа можело да биде токму во ноември 1857, кога Димитрија дошол во Кукуш и активно поработил на воведувањето на народниот јазик во школите, а не пред датата кога било напишано вопросното писмо, бидејќи ако се мислело на таа дата, или пред таа дата, тоагш на 27 мај 1859, би имале повеќе од една и половина година словенска богослужба и народен јазик во училиштата, најмалу барем две години

Навистина Туше Влахов во книгата „Кукуш и неговото историческо минало," Софија, 1963, на стр. 61 пишува за тоа дека, изгледа, Климент уште пред доаѓањето н Димитрија Миладинов во Кукуш за учител научил „някои граждани да четат и пишат на български", но на страна 68 вели дека Климент „од 22 април 1858 г. е прибивал во Дойран и Кукуш", повикувајќи се на Мих. Ковачев, Зограф. . . 1942, 338.—2. се апелира за отварање словенско училиште во Струмица со средства на некој родољубец; 3. „Хитроглупавиот

монах, молдовлашки селанец Неофит", којшто бил учител во взаимното училиште е штетен по напредокот на народната порсвета; 4. корисно би било унапредувањето на Климента, духовникот во звањето архимадрит, бидејќи тоа наполно го заслужува со својата работа. Во врска со архимандритството на духовникот Климент во писмата на Димитрија Миладинов среќаваме некои несигурности. Така, во писмото што му го испратил на П. И. Севастјанов на 8 јун 1858 г., Димитрија Климента го именува како архимандрит, и тој е едно од лицата што треба да одат во Русија да собираат милостиња. Во едно непубликувано писмо од Дим. Миладинов од 12 јуни 1859 (писмото сега го објавувам) Климента го титулира како архимадрит. — Меѓутоа во две писма, што ги пишувал во ноември 1859 (Преписка број 33 и 36) Климент е уште духовник, односно само отец. За овие реалии говори и Кирил, патријархот бугарски на стр. 3—5 од спомнатиот труд, но без да ги извлече конзеквенциите што самите се натураат.

Откако Димитрија му го упатил писмото пишувано на грчки јазик на игуменот на манастирот Зограф, архимандритот Антим, тој, за секој случај, сметал за потребно за истите работи да му пишува и на заменикот на Антима, на проигуменот Викентие, и тоа го сторил кратко време по првото писмо, на 1 јуни 1859 година.

Во полза на моето мислење за датата, точно за годината во којашто е пишувано вопросното писмо, оди и една палеографска анализа на начинот на којшто Димитрија ги пишувал броевите 7 и 9. Со внимателно посматрање на овие два броја ќе се види дека последниот број од годината за којашто станува збор повеќе му личи на бројот 9 отколку на бројот 7, такашто и во овој поглед — макар што од сочуваните примери на употребата на овие два броја немаме доволно материјал за една стопроцентна анализа. Во поглед на палеографската анализа на писмата, односно на начинот на пишувањето броевите: 7 и 9, треба да се рече дека на рсположение ни стојат 3 примери кадешто се употребува бројот 7 (факсимилите во „Дух. култура" бр. 3/2, 4/2 и на стр. 29 од Преписката) ,а за бројот 9 имаме 4 примери (факсимилите во „Дух. култура" 3/2, 4/2, 7/2 и на стр. 119 од Преписката. — Вопросното писмо треба да го сметаме дека е пишувано во 1859, година неколку дена по писмото упатено на игуменот зографски Антим.

*

Третото писмо од оваа група писма е пишувано на 22 јануари 1859 во Кукуш и е упатено до архимадритот Антим во манастирот Зограф (Преписка број 26). Писмово претставува задоцнет одговор на писмото од игуменот Антим од 30 август 1858 г.

Важни податоци во писмово се: 1. со пратеникот на Московскиот словенски добротворен комитет А. В. Рачински го посетиле Дојран и Карадаг („околија на исток од Кукуш") и во текот на повеќе од три недели дискутирале за разни општествени прашања; 2. од интервенцијата на П. И. Севастјанов очекува помош за Констан-

тина во Москва, „макар што досега ништо не се соопштува поради оддалеченоста"; 3. со оглед на тоа дека „словенството тука напредува во црквата и во општеството," моли од манастирот Зограф да се испратат „еден словенски октоих и еден служденик, единствени книги што недостигаат во долната црква"; 4. добро е што е испратен попот Климент, а штетен е монахот Неофит.

*

На 27 мај 1859 г. Димитрија повторно му пишува на архимандритот Антим (Преписка број 29) и ги подвлекува работите за коишто се говореше при споредувањето на ова писмо со писмото од Димитрија што се претпоставуваше дека е пишувано на 1 јуни 1857 г. Покрај спомнатите 4 точки, во писмово, во еден додаток, се говори за тоа дека се очекува доаѓањето на новиот кандидат за полјанински архиереј.

*

Во Преписката под број 33, е објавено едно недатирано писмо од Д. Миладинов, пишувано во Струга, и упатено до духовникот Климент во Полјанин. Првиот издавач на писмото правилно го датира писмото во првата половина на ноември 1859 година. Посушествените податоци во писмово се овие: 1. Д. Миладинов со радост го поздравува именувањето на Партенија Зографски за владика (именувањето било на 29 октомври 1859 г.) и му пожелува на Илариона (Макариополски) да стане битолски, односно воденски валдика, а слично му пожелува и на Климента; охридскиот митрополит бил против примањето на Д. Миладинов за учител во Струга, но благодарејќи на упорноста на граѓаните Димитрија станал учител во Струга; апелира за добивање материјални средства за да може да ја пропатува Македонија и да агитира за народното будење; брат му Константин му пишал од Москва дека се спрема идната пролет да се врати во Кукуш и дека „сите чеда македонски со харен успех одат на уроците."

Споредувајќи ги двете изданија од ова писмо со факсимилот објавен во „Духовна култура", може да се констатира дека на обете изданија им недостига потребната акрибија; во второто издание (во Преписката) укажани се некои пропусти од првото издание. Еве ги пропустите од изданието во Преписката. За разлика од постапката при објавувањето на првото писмо од оваа група Димитриеви писма, каде што се чувствува коелбање во примената на современиот односно стариот бугарски правопис ова писмо е додадено наполно со современиот бугарски правопис. Покрај ова сторени се и овие покрупни грешки: место — въ Воденъ — във Воден, стр. 94, ред 7 одгоре од текстот на писмото; место помошт — помощ 94/12; место: кье — кое, 94/13; место: нейкеше — неикеше, 94/15; место: покланание — покланение, 94/24; место: пишвит —: пишват, стр. 95/17; место: доидит — дойдат, 95/17; место моралноста — моралността, 95/19; место: сфеучили-

щ е т о — с ф в е у ч и л и щ е т о, 95/20; место: н а и п о к е — н а й- п а к е, 95/21 и др.

*

Следното писмо од оваа група е пишувано на „28 листопата" (1859) и е објавено во Преписката под број 36. Во писмото се слика растежот на народните чувства и се говори за примањето на одежди и икони од Русија, препорачувајќи, како и во претходното писмо, лица за владики во Битола и Охрид, „Овде во Струга добро ходиме на славијанското, 4 ученици имаме от Охрит!" И во двете изданија на писмото направени се некои пропусти (на пример: место с л а в и ј а н с к и — с л а в я н с к и, стр. 99/8; место ш е т а н ѣ (—. ш е т а њ е) — ш е т а н е, 99/12; место: с т а в а м — с т а в и м, 99/13)

*

Последното писмо од оваа група писма, е објавено во Преписката под број 39 и е пишувано во Струга на 22 декември 1859 година. Со иронија говори Д. Миладинов за неисполнетите обврски на кукушаните спрема него, бидејќи не му ги исплатиле уговорените пари за учителствувањето во Кукуш, односно за издатоците што ги имал за плаќањето двајца учители. Во писмото говори и за тоа дека „Кладох фитилите и во Битолја и во Охрит" и дека добро сторил „што дојдох вамо. Овде в црков фатихме убаво славијански и во училиштето!"

И при издавањето на ова писмо, во двете изданија се сторени некои грешки, покрај тоа што не е запазена доследноста. Иако во второто издание на писмово се употребува современиот бугарски правопис, допуштена е употребата на некои букви од оригиналот (стариот правопис), што се во употреба во српскита азбука: џ, ђ. Во случајот кадешто во оригиналот пишува: Ђ е о р ђ и ј а, во Преписката е дадено со Ђ е о р г и я во второто издание се дава: м о л ч е н е, п у т у в а н е, место м о л ч е њ е, п у т у в а њ е.

* * *

Држејќи се за хронолошкиот ред на писмата од Д. Миладинов, какошто се дадени во Преписката, редакторот сметал за умесно во книгава да го објави и писмото на Д. Миладинов, пишувано на грчки јазик во Струга на 24 октомври 1857 г. и упатено до првенците на Кукуш. Оригиналот на ова писмо не е сочуван. Текстот од ова писмо го соопшти Рајко Жинзифов во познатиот негов труд за браќата Миладиновци, во руски превод. Во Преписката е дадено во руски како оригинал и во современ бугарски превод (Преписка број 12). Содржината на писмото доволно е експлоатирана во сите пишувања за Миладиновци.

Во врска со обајвувањето на ова писмо, ми се чини дека редакторот требаше да биде доследен и, кога се реши да го објави ова писмо, требаше да го објави и другото, незапазено, писмо од Д.

Миладинов, упатено до Константина во Москва, со коешто со топли братски чувства го вика брата си да се врати дома, кадешто го чекаат прегратките на милите и примамливото поднебје на родниот крај, „земниот рај" какошто го вика Димитрија својот роден крај. Пишувано некаде на почетокот на 1860, отако разбрал дека Константин има желба да се врати дома, писмото на Д. Миладинова, како што го дава Рајко Жинзифов, при крајот на спомнатиот труд за Миладиновци, исто така доволно е користено во пишувањета за Миладиновци, и во Преписката секако би му било местото.

* *
*

Во Преписката под број 32 е објавено писмото на Д. Миладинов, пишувано во Струга на 20 август 1859 г. и упатено до учителот Јанаќи Стрезов. Ова писмо е познато од порано според соопштението на внуков на Ј. Стрезов, Кузман А. Шапкарев. Оригиналот на писмото, пишувано на грчки јазик, загубено е, а покрај печатениот превод во „Светлина", год. VII, 1898, кн. VII, јули (во превод на К. Шапкарев), Шапкарев во своите „Материали. . ." го дава ова писмо, само во „малко стилизиран превод", како констатира редакторот на Преписката. — Во писмото се чувствуа преродбенскиот занес на Д. Миладинов, изразен во острата критика против разните гркомани „Прличевци и Магаревци, сакам да речам Димчевци од Кичево. . ." Во врска со коментарот од редакторот даден во точка 2, можам да сторам забелешка, бидејќи тој укажува на некои моменти од животот на Прличев за кои сум напишал одделна студија, којашто на редакторот му останала непозната. Објаснувајќи го револтот на Д. Миладинов против Прличева, редакторот истиот го осветлува со некои кажувања на К. Шапкарев во неговите „Материали. . .", кадешто се говори за тоа дека Прличев: „Пълнел атинските гръцки вестници с противославянски статии, омраза и отвращение, дишащи против славяните въобще." Понатаму, во објаснувањето на револтот на Д. Миладинов против Прличева, редакторот го наведува и архимандритот Антонин и неговата книга „Из Румелии", во која се говори за инцидентот што го имал Прличев во руската црква во Атина и противруската стихотворба што беше ја објавил во еден атински весник. Целата ова полемика ја објавив во студијата: „Еден инцидент во животот на Григор С. Прличев за којшто не се зборува во неговата „Автобиографија", во „Современост", Скопје, 1953, бр. 1—2, 40—48.

* *
*

Во архивата на Кузман А. Шапкарев, што се чува во Етнографскиот институт на БАН, се наоѓа едно писмо што Д. Миладинов му го упатил на 25 декември 1859 од Охрид на познатиот бугарски мецена Иван Денкоглу, во Лајпциг. Писмото е пишувано на грчки јазик од името на манастирот св. Наум. Во писмото му се изразува благо.

дарност на Денкоглу поради сторениот подарок, „златотканата плаштеница." Интересно е и соопштението за свечената служба што била одржана во чест на св. Климент, по кој повод бил одржан и говор на народен јазик. Важна е и веста за големиот прилив на учесници во школите, во кои се предава на народен јазик (Преписка бр. 40).

* * *

Последното писмо од Д. Миладинов објавено во Преписката (Број 49), е пишувано на 29 април 1861 во битолскиот затвор и е упатено до рускиот конзул во Битола, Михаил Александрович Хитрово. Покрај текстот на писмото — коешто се чува во архивот на рускиот пратеник во Цариград, во архивот на надворешните работи на Русија, редакторот дал и факсимил од писмото. Значајно и како последно познато писмо од големиот преродбеник, писмото има и некои интересни податоци што се однесуваат за неговата дејност. Од писмото се дознава дека на Д. Миладинов му било познато оти конзулот преземал мерки за неговото ослободување од затворот. Меѓутоа, — му пишува Димитрија на конзулот — бидејќи бил под сомневање дека е „северен деец", го моли конзулот да биде внимателен во своите постапки и никако да не им се доверува на австријскиот и англискиот конзул. За неговото ослободување најповеќе би помогнале парите, но тој такви нема. Интересно е алудирањето на некаква „тајна" работа за којашто има да му соопшти, а за што му пишувал порано на рускиот пратеник во Цариград. За жал, повеќе податоци за оваа „тајна"нема, и во науката не е познато за каква работа станува збор.

При издавањето на ова писмо редакторот покажал голем недостиг на акрибија. Делумно е сочуван правописот на оригиналот (употреба на: ъ, і, ы; но и замена на: ѣ со е) и сторени се низа пропусти од кои еве ги поважните.

Во печатениот текст испуштено е, во самиот почеток, обрнувањето кон адресантот; „Милостивій ми Господару Р(ускій) в Битоля Консулу."; некоректности: место: ч о р б а ц і и — ч о р б а ж и, страна 117 ред 3 одгоре на писмото; место: т о а — т о і а, во истиот ред; место: д о м а ч а д и е т о — д о м а ч а д и е г о, 117 (8—9; место: ж е д у в а т — ж а д у в а т, 117/9; место: п о к а з е т е — п о д к а з е т е, 117/11; место: а з ъ к ь е — а з ъ к ч е, 117/15; место д р ж и т е — д р ъ ж и т е 117/16; место: т е ж о к — т е ж а к, 117/17; место: л ю г е, — л у г е, 117/17; место: к у п в а т — к у п у в а т, 117 последен ред одгоре; место: к ь е — к ч е, 120/1; место: м н о г у — в м н о г о ; место a v e n t u r — a v e n t u r e 120/2; место: к о е т о — к а т о, 120/4; место: е н е р г е т и ч е с к и — е н е р г и т и ч е с к и 120/4; место: с а м — с ъ м, 120/5; мсето: К о с т у р а ц — к о с т у р а ц ъ, 120/6; место: п о ч т е н о — п о ч т е н е, 120/9; место: а п р и л — а п р и л и я, 120/12.

II

На прво место во вториот дел од оваа група писма, е објавен еден извештај (не писмо) непотпишан, датиран со 5 ноември 1856 г., без означување на местото каде е извештајот напишан. Во писмото неидентификуваниот автор, дава свое мислење за тоа како ќе може да се помогне на издигањето на Бугарија: да се одвојат 100.000 сребрени рубли за помагање на бугарски ученици, кои би се школувале во Русија и тоа од лихвата од овие пари. Со оваа лихва би можело да се школуваат годишно по 120 младичи. Овој извештај (Преписка број 50) редакторот му го припишува на Константин Миладинов, иако за тоа не даде ниеден доказ. Не постои ни македонски ни бугарски текст од овој извештај, туку само руски. Не се знае кој го сочинил рускиот текст (ако е превод, кој го превел и од кој јазик). Под факсимилот стои: „Факсимиле от изложениоето на Константин Миладинов — 5 ноември 1856 г." — со ништо реакторот не докажа дека станува збор за некакво „изложение" на К. Миладинов! Прашање е дали Константин на 5. XI. 1856 г. бил во Одеса (или било каде во Русија) и исто така е прашање дали од него, непознат уште на Русите, би се барало мислење за односното прашање. Зар малу Бугари имало во Одеса и по други места во Русија, од кои би можело да се бара вакво мислење, туку тоа баш морал да биде К. Миладинов! (Преписка бр. 50).

*

Во Преписката под број 51 е објавена молбата на К. Миладинов до Бугарското настојателство во Одеса со којашто моли да му се даде помош за школување. Позната е од порано и експлоатирана во пишувањата за К. Миладинов. На молбата нема дата нити е означено местото каде што е пишувана. Со голема веројатност може да се смета дека станува збор за Одеса и дека е пишувана најдоцна на 13 ноември, на кој ден е примена во Настојателството.

*

Во Преписката под број 52, е објавен текстот на споразумот — договорот со којшто се регулирани односите меѓу К. Миладинов и Настојателството во врска со обврските што ги примал К. Миладинов на себе со користењето на помошта. Содржината е преземена од молбата на К. Миладинов. Текстот на овој документ (не е писмо) не го напишал Константин, бидејќи е пишуван на бугарски јазик, а Константин само го потпишал.

Трет документ (во Преписката број 53) објавени во оваа книга е молбата што К. Миладинов на 15 октомври 1857 година ја упатил до ректорот на Московскиот универзитет, со која моли да биде примен за вонреден студент на Филозофкиот факултет. Молбата не е напишата со раката на К. Миладинов, туку Константин само ја потпишал молбата. Содржината на овој документ сум ја објавил во мојата студија за К. Миладинов (Книга за Миладиновци, 167, забелешка 10).

*

Прво вистинско писмо од К. Миладинов е (Преписка број 54) она што, на грчки јазик, го пишувал во Москва, на 8 октомври 1858 г., и му го упатил на архимандритот Хрисант во Киев. Превод од ова писмо објави порано П е р и к л и Ч и л е е в, Едно писмо на Константин Миладинов до архимандритот Хрисант, Македонски преглед, 1—2, 1924, 71—73. Преводот во Преписката во по нешто се разликува од оној на Чилев, за постоењето на кој во Преписката е пропштутено да се спомене.

*

На 8 јануари 1859 година од Москва К. Миладинов му се јавува на Г. С. Раковски, кој побарал врска со Константина. Всушност станува збор за одговор од Константина. Писмото е публикувано повеќе пати. Во коментаторот редакторот говори за односите меѓу Константин Миладинов и бугарскиот фолклорист Васил Чолков, но му остана непозната мојата студија (Х. П о л е н а к о в и ќ, Браќата Миладиновци и Васил Д. Чолаков, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга, XIV, 1962, 205—238) во којшто ги изнесов односите меѓу браќата Миладиновци и В. Чолаков, укажувајќи и на еден заборавен труд на Чолохов. Во забелешкта бр 5. редакторот вели дека К. Миладинов ја превел книгата на Ј. Флеров: „Православни братства. . ." Всушност станува збор само за печатењето на уводниот, историскиот дел на книгата, стр. 1—32 од работата што има 200 страни! За овој труд на К. Миладинов напишав студија (Х. П о л е н а к о в и ќ, Константин Миладинов како преведувач на „Православни црковни братства" од руски јазик на македонски"), што ми послужи како основа за рефератот што го одржав на V. Меѓународен конгрес на славистите во Софија 1963 (Студијата и, во прилог, преводот на Константина, во факсимили, ги објавив во скопското славистичко списание „Македонски јазик", XIII—XIV, 1962/63).

*

На 30 јануари 1859 година, во Москва, К. Миладинов напишал писмо до Петр Иванович Севастјанов во Санпетербург. Писмово сум го објавил во студијата: Х. П о л е н а к о в и ќ, Рускиот јазичен елемент кај македонскиот поет Константин Миладинов. Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга XV, 1963, 323—335.,

*

Кратката белешка што му ја оставил К. Миладинов, при напуштањето на Виена, на пријателот Димитар Павлович (Преписка број 57) била повеќе пати објавувана и корисна е за одредувањето времето кога К. Миладинов ја напуштил Виена.

*

Второто писмо од К. Миладинов до С. Г. Раковски е пишувано во Загреб на 31 јануари 1861 (Преписка број 58), повеќе пати е напечатувано и користено во науката. Овдека се сторени некои пропусти. Место: о д — о т, 136/4 ред оддолу; место: м о ж а м д а р е ч а м — м о ж и м д а р е ч и м, 138/5 одгоре; место — л ю г ѩ, (љуѓе) — л ю г и е, 138/8 одгоре; место: д о в е д а т — д о в а д а т; 138/9.

*

Необично е тоа што во Преписката под број 59 се објавува и д е л од посветата со којашто К. Миладинов Зборникот од народни песни му го посветува на Јосип Јурај Штросмаер, заслужниот покровител на Константина. Очигледно е дека во случајов не станува збор за некакво писмо! Уште поодамна во еден прилог (Х. П о л е н а к о в и ќ, За посветата на Ј. Ј. Штросмајер во Зборникот од народни песни на Миладиновци, Годишен зборник на Филозофскиот факултет на Универзитетот во Скопје, книга VII, 1954, 53—59) докажав дека посветата не е дело на Константина, туку дека таа претставува с а м о превод од хрватски оригинал, што бил сочинет во канцеларијата на Штросмаера.

Во врска со мојот труд: З а п о с в е т а т а. . . во бугарската наука се јави еден критичен став. Бугарскиот научник Илија Конев во својот напис: К о н с т а н т и н М и л а д и н о в и х ъ р в а т с к и я т е п и с к о п Щ р о с м а й р, Литературна Мисъл, V—5, 1965, 121 заб. 2, спори со моите докази за тоа дека станува збор за превод на Просветата, што Константин ја направил од хрватскиот оригинал, којшто е запазен во архивата на Штросмаер. Според мислењето на Конев, коешто не се базира било на какви да е докази, „Възможно е запазеният ръкопис. . . да претставлява препис с латиница на съчинения от Константин Миладинов текст, предназначен лично за Щросмайер или пък за обнародване в хърватския печат." Овој препис (се работи не само за препис, туку за превод) му бил потребен на Штросмаера, за да може да презема акција за спасување на Константина од затвор, како се домислува бугарскиот учен. Во прикажувањето на односот Штросмаер—К. Миладинов и во објаснувањето побудите што го раководеле Штросмаера да го финансира печатењето на Зборникот на Миладиновци, кај бугарскиот научник преовладува идеализација и наивност. Според него „политическа и религиозна мисия на сборника би се отразила върху подбора на песните и тяхната подредба, би намерила израз в предговора или в коментара към тях." (124 стр.).

Зарем посветите на Штросмаера, еден католички бискуп, не се најотворена пропаганда, која многу повеќе значеше од било каков распоред на песните!

Бугарскиот научник пишува: „Щросмайер не се стремил към създаване на близки връски с привърженициите на униятството в Бъл-

гария, нито пък е искал непременно да отклони Миладинов от православието. Основното в отношенията му с българския книжовник е неговото славянофилство, неговата идея за обединяването на западно-католическата и източно — православната църква в периода на национално-освободителната борба на южните славяни".

Чудно како на бугарскиот научник не му е познато дека Штросмаер доделил неколку стипендии за школување на младичи Бугари и Македонци во католичките семинарии во Хрватско; дека Константин често одел во Гркокатоличкото семениште во Загреб, носејќи и книги на поклон, меѓу кои и Зборникот од народни песни, што туку беше напечатен во Загреб, дека за ставот на Константина спрема унијатството (католичанството) вака се изразил Штросмаер: „Миладинов без било какво соменвање и припаѓа на католичката партија" (Преписка, 258), и дека финансирајќи го издавањето на Зборникот на Миладиновци Штросмаер имал јасно одредена задача: „Народните песни на Бугарите, отпечатени на моја сметка и посветени мене, не можат да имаат друга цел освен високата задача да служат на католичката партија." (Преписка, 258). Кога вака стојат работите во однос намерите на Штросмаера, тогаш навистина јасно избива на виделина идеалистичкото приоѓање кон прашањето за односот Штросмаер—К. Миладинов од страна на бугарскиот учен. — До колку се однесува до неговото тврдење дека оригиналниот текст на Посветата бил од Константина, македонски, и дека подоцна бил преведен на хрватски, за ова свое тврдење Конев нема никаков доказ, а покрај она што го изнесов во својот прилог За посветата... сега можат да се приложат и нови докази изнесени во мојата студија: Константин Миладинов како преведувач на „Православни црковни братства" од руски јазик на македонски (сп. „Македонски јазик", XIII—XIV, Скопје, 1963, 25—26).

Додека пропустите што се сторени при печатењто на некои писма од браќата Миладиновци можат донекаде да се оправдаат, поради слабите факсимили од односните текстови или поради особеностите во пишувањето на двајцата преродбеници, отсуството на секаква акрибија во препечатувањето на еден чисто напечатен текст во уводот на I. издание на Зборникот на браќата Миладиновци, со ништо не може да се објасни и оправда.

Еве некои од некоректностите во препечатувањето: место: почувствува — почуствува, страна 139/1 оддолу; место, ръчателство — ръчителство, 140/1 одгоре; место: од — от, 140/1 и 140/6 одгоре; место: секаде — секяде, 140/2; издаваня — издавания, 140/2; училишни — училищни, 140/2—3; место: је(ѣ)-си, 140/5; место: издавањето — издаванието, 104/5; место: посветам — посветим, 140/10; место: молјам — молим, 140/11; найпокорни — найпокорния, 140/14 одгоре. — Во коментарите, прикажувајќи го престојот на Константина во Ѓаково и Загреб, редакторот е недовлно информиран.

*

Во Преписката под броеви 60 и 61 се напечатени две писма од К. Миладинов упатени (едното на 18 јуни 1861, а второто на 30 јуни истата година) во Белград на Г. С. Раковски. Неколку пати биле напечатени и користени во пишувањата за К. Миладинов.

II

Во вториот дел на книгата се објавени писма и документи што му се испраќани на Димитрија Миладинов, односно писма во коишто се говори за затворањето на Димитрија Миладинов и за обидите што се чинети за негово ослободување. Во оваа група писма значајни се по својата содржина оние писма што се чувани во архивата на браќата Робевци, а ги пишувале разни луѓе од Охрид и Струга.

*

Во Преписката под броеви 62—65, се објавени 4 писма од Надзиратесолтвото на народната бугарска црква во Цариград упатени до Д. Миладинов. Во нив се говори за прибирањето парични средства, доброволни прилози, од Македонија, за ѕидањето на бугарската црква св. Стефан во Цариград. Овие писма биле познати, печатени и користени во пишувањата за Миладиновци.

Релативно голем број писма до Робевци испратил Кузман А. Шапкарев и во нив се донесуваат низа детали за затворањето на Д. Миладинов и за иследувањата во Охрид што се вршеле пред меџлисот. По нешто од овие писма користел Шапкарев во книшката за Миладиновци и во трудови во коишто станува збор и за Миладиновци. Писмата од Шапкарев до Д. Робе се објавени во Преписка под број: 66, 69, 70, 71, 72, 76, 79, 81, 82, 84 и 87.

На 17. II. 1861 (Преписка број 66) Шапкарев го известува Д. Робе за тоа дека „вчера околу 11 часот изутрина", по денунцијација „ на св." (=охридскиот митрополит) власта го ставила во окови Д. Миладинова и го одвела во Охрид, заедно со Ѓорѓи Чакар и Јоан Евров, а три дена подоцна, на 20. II. го известува Д. Робе, дека Д. Миладинов и Чакар се во строг затвор, така што никој не може да ги види; дури и на стариот Робе, на такото на Димитрија Робе, не му дозволиле да се види со затворениците. На тајните советувања од христијаните можел да присуствува само митрополитот Мелетија (Преписка 69). — Во митрополијата се тврдело „дека таа ништо не знаела за работите што станале", макар што е „сигурно и најсигурно" оти апсењето на Д. Миладинов е дело на митрополијата (Преписка број 70, од 21. II.). Против Д. Миладинов пред меџлисот говорел Ѓорѓи Капчев поради тоа дека, божем, Димитрија го продал братот на Капчев, Јована, на Русите без согласност на таткото од детето. — Истиот ден „во 2 часот ноќе" го известува Робе, дека било решено

Д. Миладинов да биде спроведен во Битола, а Чакар бил ослободен (Преписка број 71 од 21. II). — На 22. II. Шапкарев го моли Робе, да му телеграфира на Константина Миладинов во Загреб и на Д. Панучев во Цариград и да ги извести за апсењето на Димитрија (Преписка број 72). — Затворените со Димитрија, Евров и Чакар — и Шапкарев го известуваат Д. Робе — се спремни да платат 1000—2000 гроша — за поткупување на власта и ослободување на Димитрија (Преписка број 76 од 19. III.). — На 27 мај 1861 г. Шапкарев го известува Д.Робе дека во Охрид престојувал англискиот конзул од Битола и дека бил во Струга каде што се интересирал за случајот со Д. Миладинов. Шапкарев говорел со него. Димитрија е префрлен во Солун. Конзулот советувал Митра Миладинова да упати молби-претставки до конзулите во Битола за ослободување на Димитрија. Се предлага да се бара помош и од бугарскиот унијатски архиепископ Соколски (Преписка број 79). — На 10 јуни (Преписка број 81) го известува Робе оти дознале дека е Димитрија спроведен во Цариград, и дека е поднесена молба до англискиот конзул во Битола.

Следното писмо (Преписка број 82), од 19 јули 1861 г., е упатено до Г. С. Раковски, кого го известува за затворањето на Димитрија, молејќи го за ова да пишува во „Дунавски лебед" и да го извести Константина Миладинов. — На 11 август 1861 Шапкарев му испраќа на Д. Робе едно писмо од Јоан Евров, за да му се препрати на Константина Миладинов во Цариград (редакторот, во краткиот извод од писмото го заменил името на Константина со тоа на Димитрија, Преписка број 84). — Последното писмо од Шапкарев, пишувано во Прилеп, каде што бил учител, (Преписка број 87 од 30 ноември 1861), содржи разни противречни вести за тоа што станува со браќата Миладиновци.

* * *

Во оваа група се наоѓаат и три писма многу интересни со своите кажувања за улогата на митрополитот Мелетија во случајот со затворањето на Д. Миладинов. Овие кажувања се во спротивност со кажувањата на Шапкарев за вината на Мелетија во аферата со затворањето на Д. Миладинов.

Писмата ги пишувал Андроник поп Наум од Охрид и ги испратил до Робевци во Битола. Редакторот на Преписката, во забелешките, говори за тоа кој е Андроник поп Наум, дека е тој „един от по-младите първенци на Охрид" и дека „Не е гъркоманин и проявява интерес към съдбата на Димитър Миладинов, но в преписката си с братя Робеви полага усилия да оправдае гръцки владика Малетий" (стр. 156).

Првото писмо на Андроника поп Наум е пишувано на 18 февруари 1861 година (Преписка број 67) и содржи неколку податоци и за затворањето на Димитрија Миладинов и Г. Чакарче. Го потсетува Робета дека завчера му пишал за затворањето на овие двајца, истакнувајќи дека полицискиот началник заедно со Абдурахман ефенди и еден човек на кадијата отишле во Струга и дека ги затвориле спо-

мнатите. При тоа јавува дека сите писма и книги, што ги нашле кај Димитрија, ги собрале во „една вреќа", којашто ја запечатиле и ја донесле во Охрид заедно со затворените. Интересно е да се подвлече фактот дека Андроник дава прецизни податоци за затворањето (за претставниците на власта: три лица, додека кај Шапкарев се спомнува едно лице; дека станувало збор за една вреќа со писма, кој Шапкарева поинаку).

Во второто писмо од Андроника поп Наум до Д. Робе (Преписка број 68), пишувано на 20. II. 1861, се даваат повеќе податоци за затворањето на Миладинов и Чакар. — Му одговара на писмото на Робе од 11. II. во коешто Робе тврдел дека затворањето на Миладинов и Чакар дошло со уделот на митрополијата (за тоа, како што се изнесе, му пишувал Шапкарев на Робе во првото писмо од 17. II.). Андроник, врз база на она што го дознал „со сопствени уши и очи", тврди спротивно од Шапкарева, дека митрополитот Мелетија „немал никакво известие за тоа порано и дека никогаш не мислел на таков начин да се однесе спрема овие или спрема било кој друг директен или индиректен противник", колнејќи се дури, дека не знаел од каде произлегува ова. „Напротив — додава Андроник — како што видовме и гледаме, тој толку многу ги заштити и ги заштитува, што дури и самиот патријарх да беше, не ќе говореше на таков начин во меџлисот во заштита на затворените и други". Затворањето на Миладинов и Чакарче дошло — додава Андроник — „по писмена заповед', што ја издал валијата на Абидин беј". Од писмово се гледа, понатаму, дека се вршело иследување и во врска со пожарот во куќата на Робевци во Охрид. Самото апсење на Миладинов и Чакарче, станало врз база на 2. точка од заповедта на валијата, којашто одредувала: откако ќе земе човек од кадијата, да одат, заедно со еден член од меџлисот, во Струга да земат од таму еден човек (сведок) и да ги фатат двајцата, заедно со писмата и книгите, што ќе ги најдат во нивните куќи. Понатаму Андроник говори за формалностите околу апсењето. Димитрија Миладинов се оправдувал со тоа дека (на обиколката по Македонија) собирал доброволни прилози за бугарската црква во Цариград, а Чакар дека барал бугарски владика, којшто би ги обавувал верските обреди бесплатно. Понатаму, во писмото, Андроник ги демантира вестите дека „Луѓето не биле од Струга оковани ни во вериги, нити биле изложени на малтретирања, како што лошо ве известиле за тоа", и додава: „Заради тоа не треба да им се верува на тие прикаски и особено не дека е тоа дело на светиот преспански владика". Во продолжението на писмото, Андроник пишува:" Јас не знам како се држи (Мелетија) за други работи, но што се однесува до ова, тој се покажа заштитник и ни даде ветување дека ќе им укаже секаква помош, ако впрочем и тие говорат и одговараат во духот на одбраната, а не да противуречат и да напаѓаат, потхранувајќи со тоа погубни намери со своите прикаски". Андроник му советува на Робе, овој, преку австрискиот конзул, да дознае од валијата за тоа од каде произлегува ова иследување, додавајќи дека „Сега не треба да фрламе вина на пресп. владика, без да

знаеме, дека тој се колнел оти ги заштитувал". Писмото го завршува со известувањето дека и денеска претстоело разгледување на случајов пред меџлисот и дека сите во Охрид „се на штрек и дека се нивни заштитници".

Значајот на ова писмо е пред сè во изнесувањето на низа детали што го објаснуваат самото затворање на Д. Миладинов и особено со земањето во заштита на митрополитот Мелетија. Спротивно од пишувањето на Шапкарев, Андроник, како што се виде, го брани Мелетија, укажувајќи на некои негови постапки, што оделе во полза на затворените. Во врска со ваквата заштита на Мелетија, интересно е да се укаже и на новите материјали за односите Д. Миладинов — Мелетија, што ги изнесе Петар Чакар во својот напис: „Дали првите биографи ја кажале вистината за браќата Миладиновци — Откриена оригинална слика на Димитрија Миладинов „Нова Македонија", Скопје, од 12. IV. 1964. Чакар објави една фотографија на којашто се заедно фотографирани Мелетија и Димитрија, додека првиот бил на служба во охридската митрополија, пред да биде назначен за митрополит охридски, и додека овие двајца одржувале пријателски врски. До оладувањето на пријателството меѓу Димитрија и Мелетија дошло при крајот на животот на Димитрија, пред да ја започне овој акцијата за сменувањето на Мелетија. Овие нови материјали во знатна мера ја расклатуваат легендата за непријателската улога на Мелетија во затворањето на Димитрија. Поврзани со кажувањата на Андроника поп Наум за улогата на Мелетија во целата оваа афера, новиве материјали за Миладиновци наложуваат едно повторно и поопстојно разгледување на целото ова прашање.

Третото писмо на Андроника поп Наум, е пишувано на 23. II 1861 и упатено до Д. Робе (Преписка број 73). Во писмото го известува Робе за низа работи, за коишто овој бил веќе известен од К. Шапкарев. Чакар бил ослободен од затворот, а интервенциите за Димитрија Миладинов не успеале: „тука дури ни книгите не му ги отворија, туку ги испратија таму (во Битола) да бидат отворени и таму да ги разгледаат. „За ослободувањето на Д. Миладинов „многу го молевме и владиката и Зарче, но се покажа сосем невозможно да го убедиме Абедин-беј да го ослободи". Овој се оправдувал со наредбата, што беше му ја издал валијата: „Наредено ми е од пашата да го одведам таму (во Битола) и затоа погрижите се таму да го ослободите вашиот несреќен сонародник." И во писмото на Андроник се говори за оптужбата на Ѓорѓи Капче против Димитрија, од кого го барал брата си Јоана, кого му го дал на Димитрија "со услов да го храни и да го учи да чита, а тој го предаде (на Русија), не прашувајќи не нас".

* * *

Во Преписката се објавени и писмата и претставките што Митра Миладинова, жена му на Димитрија, ги испратила до Робевци и до разните конзули во Битола, односно во Цариград.

На прво место е објавено писмото што беше го упатила Митра до Робевци на 2 март 1861 (Преписка број 74). Ништо не ѝ е познато

за судбината на Димитрија. Од Робевци очекува спас. Бидејќи во иследувањето станувало збор за некаков печат, како корпус деликти, Митра му ја соопштува на Робе историјата на печатот на кошишкото училиште, што беше го направил еден златар, а Димитрија сакал по углед на тој печат да направи еден и за училиштето во Струга. Во првиот отисок од печатот се провлекла една грешка: место — у ч и л. — било изработено: У н и л, што можело да се прочита и како у н и а. Оваа грешка предизвикала паника во митрополијата. Меѓутоа, златарот, кого го повикале во митрополијата, ја објаснил грешката. Писмото го завршува со зборовите: „Фамилијата на словенскиот учител ви е наполно одана".

Во второто писмо упатено на Робевци на 6 март 1861 година (Преписка број 75), Митра ги известува Робевци дека им пишувала „неколку пати", дека ништо конкретно не знае за судбината на Димитрија и ако Димитрија го испратат во Цариград, ги моли да му телеграфираат на Константина Миладинов во Загреб или Цариград, за да може да интервенира.

* * *

Од Стефан папа, незаконитиот син на владиката Калиник, познат со презимето Владиков, влијателен човек за кого еднаш Д. Миладинов пишувал дека е тоа „човек со здрави мисли и отечествени чувства", во Преписката се објавени две писма, што Стефан ги испратил до Робевци, а во коишто станува збор и за Д. Миладинов.

Првото писмо е од 20 април 1861, пишувано во Охрид (Преписка број 77) и од него се гледа дека неколку пратеништва во Цариград интервенирале во патријаршијата во полза на Димитрија и дека на барање од патријархот, охридскиот митрополит му одговорил на овега со телеграма, дека не му се познати причините поради кои Димитрија бил затворен, бидејќи тие им биле познати на „граѓанските власти".

Во второто писмо (Преписка број 78) од 24 април 1861 г. има само еден податок за Д. Миладинов. Стефан признава дека во поглед на вината на Димитрија Миладинов бил доведен во заблуда од страна на битолскиот владика.

Редакторот на Преписката исправно укажува на неточното пишување на Шапкарев што се однесува до уделот на Стефана папа во затворањето на Димитрија Миладинов.

* * *

Во Преписката под број 80 е објавено писмото на Киријак Држиловиќ од 6 јуни 1861 г. упатено до Г. С. Раковски, во коешто се говори за префлрањето на Димитрија Миладинов од Солун во Цариград. Оваа вест беше користена во науката.

И соопштението на Стоил Балкански, испратено до Г. С. Раковски од Цариград на 9. VIII. 1861 г., за затворањето на Константина

Миладинов беше искористено во науката за Миладиновци (Преписка број 83).

Во коментарите кон ова соопштение на Балкански, редакторот на Преписката го истакнува неточното кажување на Шапкарев за апсењето на К. Миладинов.

Застапувањето на Партенија Зографски, пријателот на Миладиновци, кај Христо Т'пчилештов, во полза на ослободувањето на Д. Миладинов, се гледа во неговите две писма, што се објавени во Преписказа под број 85 и 86,. Во второто писмо, пишувано на 13 ноември 1861 г., во Солун, Партенија нуди и парични средства за оваа цел.

III

Во третиот дел од Преписката се публицирани дипломатските документи во коишто се говори за акцијата на ослободувањето на Миладиновци. Дипломатските документи се распределени во три групи: 1. руски, 2. англиски, 3. австриски.

1

Сите руски документи потекнуваат од рускиот конзул во Битола, М. А. Хитрово, освен еден, упатен до рускиот пратеник во Цариград од непознато лице.

Првиот акт од Хитрово е упатен до Азијатскиот департман во Петроград на 8 април 1861, пред Димитрија да му пишува на Хитрово од битолскиот затвор. Во писмото, покрај приказот на ситуацијата во Битолско кај христијанското население, Хитрово го споменува и случајот со Д. Миладинов. „Некој си Миладинович отворил народно училиште", а Венедикт го оптужил пред власта како „опасен човек", поради врските што ги имал Димитрија со В. А. Рачински. Владиката се зафатил да ги преведе на турски јазик писмата што биле најдени кај него. — Овој документ на Хитрово несомнено оди во полза на мислењето на Андроника пап Наум дека охридскиот митрополит Малетија не бил директно поврзан со затворањето на Д. Миладинов, туку дека Венедикт, битолскиот митрополит, бил главен виновник за затворањето на Димитрија (Преписка број 88).

Следниот документ претставува допис од Хитрово упатен до рускиот пратеник во Цариград, со којшто го препраќа писмото од Д. Миладинов од 29 април, упатено од битолскиот затвор до Хитрово, со молба за претпазливост при интервенцијата во полза на неговото ослободување. (Преписка број 89).

Документот е значаен поради фиксирањето денот кога Димитрија е спроведен од битолскиот затвор во Солун. Тоа било на 10 мај, како што го констатира тоа и редакторот на Преписката.

На 25 мај истата година, Хитрово пишува до Азијатскиот департман и, известувајќи го за затворањето на Димитрија поради неговите врски со разни Руси, бара материјална помош за фамилијата на Д. Миладинов (Преписка број 90).

На 20 јуни Хитрово му препраќа две писма од Митра Миладинова до руският пратеник во Цариград, со тоа едното да му се предаде на францускиот пратеник во Цариград, а второто било упатено до рускиот пратеник (Преписка број 91).

Од писмото на Хитрово пишувано на 31 август 1861 година во Битола и испратено до рускиот пратеник во Цариград, се разбира дека главен виновник за затворањето на Димитрија бил битолскиот владика Венедикт, кој што го денунцирал Димитрија кај турските власти како ширител на „революционерни идеи", всушност како привразник на мислата за бугарска црквена хиерархија, за одржување врски со партијата на Авксентија (Велешки) и Илариона (Макариополски) (Преписка број 93).

Во Преписката под бројот 92 е објавено едно соопштение до рускиот пратеник во Цариград, пишувано на француски јазик, од непознато лице. Во соопштението се говори за интервенциите во полза на Д. Миладинов, сторени од страна на некои пратеништва и од папскиот претставник.

2

Англискиот конзул во Битола, Чарлс Калверт, бил наполно во текот на настаните околу затворањето на Д. Миладинов. Во Преписката се објавени повеќе негови писма до одговорните кругови во Лондон.

Првиот допис од конзулот Калверт е пишуван во Битола на 3 април 1861 и упатен до англискиот државен секретар Расел. Всушност станува збор за пропратно писмо кон извештајот, што му го испратил конзулот на англискиот пратеник во Цариград (Преписка број 94). Во дописот се известува надлежниот орган за пристигањето на рускиот конзул во Битола и за апсењето на „еден руски пропагандист и запленувањето на неговата преписка". Во приложеното писмо до пратеникот во Цариград се говори со нешто повеќе детали за затворањето на Д. Миладинов. Од запленетата преписка се гледа дека Димитрија бил „агент на руската пропаганда". Понатаму се говори за тоа дека конзулот Хитрово го довел од Русија младиот охриѓанец (Јован Капче), кој две години учел во Русија.— Како што се знае од Преписката, едно од обвинувањата против Димитрија беше токму испраќањето на Капче во Русија на школување.

На 24 јули 1861 г. конзулот Калверт му испратил на својот пратеник во Цариград приватно писмо (Преписка број 95) во коешто има многу податоци за Д. Миладинов. Пред сè, го оптужува владиката Венедикт како главен виновник за положбата во којашто се нашол Димитрија — со што се добива уште еден доказ повеќе за тоа дека Мелетија, охридскиот митрополит навистина не бил замешан во заверата против Димитрија — а што се однесува за Димитрија, се исправува во поглед давањето оценка за него. Д. Миладинов е „бугарски патриот", кој се бори за отфрлувањето на фанариотите. Приватното писмо го праќа како препорака кон молбата на Митра Миладинова, што ја приложува во превод од грчкиот оригинал на француски.

Кон ова писмо е приложен и извештајот на службеникот на англиското пратеништво, Писани, кој бил задолжен да интервенира кај Али-паша во полза на Д. Миладинов, но бил одбиен со мотивација дека Димитрија Миладинов бил руски агент.

Во молбата на Митра Миладинова — што е сочувана и во грчки оригинален текст и во француски превод (Преписка, стр. 222—227) — се моли англиското пратеништво да интервенира во полза на ослободувањето на Д. Миладинов. Редакторот на Преписката го подложува на критика тврдењето на Христо Андоновски — Пољански за тоа кога молбата од Митра му била предадена на англискиот конзул Калверт.

Последниот англиски документ претставува приватен одговор на англискиот пратеник во Цариград до конзулот Калверт (Преписка број 96). Пратеникот го известува конзулот за вложената интервенција во полза на Миладиновци и за неуспехот на истата. И англискиот пратеник, како и Али-паша, останале уверени дека Димитрија Миладинов бил руски агент. Д. Миладинов ќе биде изведен пред суд. — Англиските дипломатски документи се искористени во работата на Хр. Андоновски-Пољански, Англиската дипломатија за затворањето на Димитрија Миладинов, Современост, 1962, 1.

3

Најповеќе дипломатски документи има што се во врска со акцијата на австриската дипломатија пред Високата Порта. Јасно е дека ваквата заинтересираност на австријската дипломатија се јавува и како последица од ангажираноста на меценатa на Миладиновци, Јосип Јурај Штросмаер за ослободувањето на Константина Миладинов.

Австријскиот конзул во Битола Соретиќ му пишува на својот колега од Солун, на четврти април 1861 година (Преписка број 97) за пристигањето на рускиот конзул Хитрово во Битола и за тоа дека иницијатор за отворањето руски конзулат во Битола бил струшкиот учител Димитрија Миладинов, „руски агент. . . тој добија пари од Русија. . .” Миладинов е организатор на народната петиција против Мелетија, тој го испратил Ј. Капче во Русија.

Као одговор на ова писмо, австрискиот конзул од Солун, Баум, го известува својот битолски колега (Преписка број 98) дека пратеникот австриски во Цариград го прифаќа Соретиќевото мислење за Д. Миладинов, но дека интернунциот Бриони сметал дека прогонувањето на Димитрија доаѓало поради неговото ангажирање за унијата.

На 30 мај 1861 Соретиќ го известува Баума (Преписка број 99) дека не станувало збор за некаква акција на Д. Миладинов во полза на унијата, туку за неговата акција на создавање самостојна бугарска црква. Од запленетите писма, што ги прегледал Соретиќ, повеќето биле пишувани на македонски јазик.

На 16 јуни 1861 г., Соретиќ го известува Баума, дека Д. Миладинов бил префрлен во Цариград, заедно со запленетата преписка (Преписка бр. 100).

Молбата на Митра Миладинова била предадена и до австрискиот конзул (за тоа известив во забелешките кон Творби на К. Миладинов). Заменикот на конзулот ја препратил молбата на Митра на 1. VIII. 1861 (Преписка број 101).

Останатите документи од австриската дипломатија настанале поради интервенцијата на Штросмаер Преписка 102—108) и биле искористени во науката за Миладиновци.

На крајот на Преписката на браќата Миладиновци се дадени два индекса („именен показалец" и „Предметно-географски показалец") и список на илустрациите.

* *
*

Преписката на Миладиновци, и со изнесените слабости, неуедначености и недоследности, корисно ќе им послужи на трудбениците што го обработуваат животот и делото на браќата Димитрија и Константин Миладиновци.

*H. Polenaković*

## ETUDES ET MATERIAUX NOUVEAUX RELATIFS AUX FRÈRES MILADINOV

Dans le présent examen critique des études et matériaux nouveaux concernant les Frères Miladinov, deux promoteurs éminents du renouveau culturel macédonien, -examen constituant le premier d'une série par laquelle on marque le centenaire de la mort des Frères Miladinov — l'auteur s'occupe du livre: *Les Frères Miladinov*, C o r r e s p o n d a n c e, éditée, commentée et rédigée par N. Trajkov, Sofia, 1964, édition de l'Académie bulgare des sciences.

Saluant l'idée de réunir dans un volume tous les matériaux relatifs aux Frères Miladinov (leurs lettres, connues ou récement découvertes, et matériaux qui ont directement trait aux Miladinov), l'auteur du présent examen critique souligne l'importance des lettres de Dimitar Miladinov recemment découvertes, qu'il adraissait à diverses personalités: aux frères Robev, à l'archéologue russe P. I. Sevastjanov et à d'autres. Grace à ces lettres, on peut maintenant parler, avec beaucoup plus de précision, de l'activité de ce promoteur culturel et patriote macédonien, activité qui consistait à: 1° collectionner des contes populaires macédoniens avec le concours de son frère Konstantin; 2° collectionner divers monuments littéraires et historiques et des matériaux numismatiques, puis des cartes géographiques et ethnologiques de la Macédoine; 3° ouvrir de nouvelles écoles à langue macédonienne et faire de Kukuš le centre du mouvement populaire; 4° oeuvrer à démasquer les évêques phanariotes de Macédoine et les remplacer par des gens d'origines slave. Les lettres récemment découvertes fournissent également toute une série de renseignements sur Konstantin Miladinov, tandis que quelques-uns des matériaux publiés dans la C o r r e s p o n d a n c e

jettent une lumière toute nouvelle sur les rapports de D. Miladinov avec l'archevê-d'Ohrid, Meletija.

Les remarques de l'auteur se rapportent: 1° à l'absence de l'acribie lors de l'impression d'une bonne partie des lettres et de certains matériaux (ceci concerne la langue, l'orthographe); 2° à l'information insuffisante de l'éditeur par rapport aux nouvelles études sur les Miladinov, publiées en Macédoine, ce qui explique qu'un nombre d'affirmations de l'éditeur dans ses commentaires aux lettres soient défecteuses ou incomplètes; 3° à l'inopportunité de la publication de certains matériaux et à l'inconséquence dans leur publication; 4° à l'insistance peu convaincante de l'éditeur relativement aux sentiments nationaux de D. Miladinov.

L'auteur a essayé de résoudre la question ayant trait à la chronologie d'une lettre datée dans la Correspondance de 1857 et qu'il date de 1859. L'auteur discute aussi la question à savoir si Konstantin Miladinov a été conquis à l'union.

jettent une lumière toute nouvelle sur les rapports de D. Miladinov avec l'archevêque d'Ohrid, Meletija.

Les remarques de l'auteur se rapportant: 1° à l'absence de l'acribie lors de l'impression d'une bonne partie des lettres et de certains matériaux (ceci concerne la langue, l'orthographe); 2° à l'information insuffisante de l'éditeur par rapport aux nouvelles études sur les Miladinov, publiées en Macédoine, ce qui explique qu'un nombre d'affirmations de l'éditeur dans ses commentaires aux lettres soient déficientes ou incomplètes; 3° à l'inopportunité de la publication de certains matériaux et à l'inconséquence dans leur publication; 4° à l'insistance peu convaincante de l'éditeur relativement aux sentiments nationaux de D. Miladinov.

L'auteur a essayé de résoudre la question ayant trait à la chronologie d'une lettre datée dans la C o r r e s p o n d a n c e de 1857 et qui date de 1859. L'auteur discute aussi la question à savoir si Konstantin Miladinov a été conquis à l'union.

*Гане Тодоровски*

## ЗА И ПРОТИВ „ВЕДА СЛОВЕНА“

За да се изнајде потребниот збор при определбата на поимот што се крие зад краткиот наслов на една позната книга, на една претолкувана содржина, на еден пренагласен настан, — можеби најдобро е ако се систематизира, раздвои и внимателно постапно подвлекува сè она што како импозантна сума од факти се насобра по сензационалниот обид да му се импутира на словенството, кој знае по кој пат, неѓнужна тежина од лажна слава!

Дистанцата од скоро еден век е предоволна за да ни овозможи поспокојни заклучоци .Сепак, предметот на разгледувањето си остнуваа комплексен и компликуван, не заради нерешените загатки што ги претпоставува, туку пред сè заради тешкотијата: на некаква конкретна анализа да се подвргне карактеристична апстракција, предмет што главно спаѓа во категоријата на фикциите,измислиците, нереалните причини за реални и прецизни ангажираности! „Веда Словена“, тој многуилјаден корпус од невешти стихови, сочинет во еден рекорден во својата мала временска рамка период, сочинет под хипнотичката сугестија и високиот материјален стимуланс на еден ултра-романтичарски занес, таквата „Веда Словена“ мерлива ли е според општоусвоените норми на конкретниот и позитивниот принос во фондот на трајните наследства на еден народ, на една национална култура? Треба ли литературната историја да се занимава сериозно со некакви си несериозности, недостојности, измами?

Помногубројни се овие прашања: си имаат своја оправданост, свое место, свој raison d'être. Меѓутоа, нема ли да сме малку неправедни кон себеси, ако преку еден, дури и оправдан, гест на разумно повлекување пред недостојното, го избегнуваме она што сакале-нејќеле си останува само наше, па макар и како заблуда, како некритичност, како неславен дел од нашето течење низ времето. Нели нема смисла, ние од посреќните поколенија да ги обвинуваме своите неуки, невешти, несреќни претходници за непростиви гревови. Тие, најверојатно, го чинеле она што времето им го наложувало и допуштало, го чинеле во името на подостојните идни дни.

Имаме ли право во оваа насока да го трасираме нашиот одговор? Нема ли таквата галантна попустливост кон апсурдите на своето минато

да ги подрие строго-егзактните позиции на нашиот сопствен реалистички став? Не ли се крие тука мала доза на сентиментално оценување на дел од изврвениот низ историјата пат?

„Веда Словена“ — дело на Верковиќ-Гологановоата колаборација — за секого ќе значи само едно: најизвишен паметник на екстремниот национален занес, најкусовечната рожба на колективната национална утопија. Тоа дело говори за една неминовна фаза низ која скоро секој народ во својот развиток треба да мине: фазата на романтичарската самодопадливост, фазата кога во огледалото на националната суета секој гест и потег, секое движење и присеќавање, секоја недоустена реч добиваат грандиозно значење, херојска поза, историски чин. Таа црта, всушност, втакена е и во традицијата на народниот епос: народот си ги вложил сите копнежи во исковувањето фантастични ликови на херои, бидејќи во животот немало такви, бидејќи стварноста осетила потреба од нив[1]). Тоа е периодот на нужниот премин од создавање и остварување на животните мечти во својот внатрешен свет до појасното определување на идеалот во конкретната стварност. На ајдучката песна претходи историската, на историската — митолошката. Во случајов, „Веда Словена“, како мистификација со воврела некаде меѓу историската и ајдучката песна, се вовлекла во малата пукнатина на дезориентацијата, како мигновен предив, како добивање на време, како пожелна починка пред тешкиот двобој со посилниот и повеќеименен непријател.

Скоро по правило, сите мистификации во литературата настануваат таму и тогаш, кајшто и когашто највеќе се чувствува нивниот недостиг. Секако, исклучоци има — главно кај релативно пoслободните народи во Европа. Но, на терените на огромните феудални империи, во чии неоткриени пространства тонеа во повеќевековна потиснатост и мрак помали народи, мистификациите значат речиси закон на националната преродба. Јавувајќи се најчесто во судирот помеѓу посилна, посупериорна и поекспанзивна нација, од една страна, и послаба, поинфериорна и позатворена во себе нација, од друга страна, мистификациите како да станаа некаква неминовност во процесот на културно-политичката еманципација. „Нема ни еден културен народ кој немал свои Верковиќи и Милоевиќи“ — има речено со многу оправданост Шишманов[2]).

Веда Словена, како литературна мистификација, пред сѐ означува една митолошка реминисценција. Времето, во кое се роди таа, премногу ги претпочита ваквите методи: во секоја народна песна или приказна да се бара историска или митолошка реминисценција. Мода на векот беше митолошката теорија на браќата Грим а таа претпоставаше големо единство и сличност на мотивите во умотворбите на сите индоевропски народи. Во народните умотворби се бараа траги од првобитните времиња, од митолошката епоха на Аријците[3]). Но, тоа истовремено

[1]) Пенев, Боян: История на новата българска литература, т. I, София 1930.
[2]) Шишманов, Ив. Д.: Значението и задачата на нашата етнография, СбНУ, кн. I, София 1889, стр. 1—65.
[3]) Шишманов, Ив. Д.: Значението. . . стр. 8—9.

како метод не водеше кон целосната вистина. Уште повеќе што во рацете на дилетанти беше злоупотребен. Се дојде до апсурдни заклучоци, до дискредитирање на оваа митолошка школа, која не без резон ја основаа Јаков и Вилхелм Грим. На јужнословенски терен Гримови ученици имаше повеќе. Меѓу најзабележаните се секако Раковски, Верковиќ и Милојевиќ[4]).

За времето со кое дејствуваа овие луѓе, многушто може да биде оправдано, Сите тие патат од некаква нестрпливост, па оттука површност, недостиг на специјалистичка подготовка, непроширување научниот делокруг. Како поинаку би ги објасниле сите нивни неодрживи, наивни до необмисленост претпоставки? Лековерни се воопшто Словените, подвлече Французинот Луј Леже, кога говореше за „Веда Словена". Преку оваа карактерна црта тој го објаснуваше феноменот на масовната подршка на литературните мистификации, конкретно и на мистификацијата на „Веда Словена" меѓу словенските народи. Нека да е така, меѓутоа, мистификацијата не е словенска измислица, иако во фрапантните примери на Вацлав Ханка и Верковиќ — Гологанов срекаваме кулминантна илустрација. Кон литературна мистификааија прибегнуваа повеќе европски народи. Во петнаесеттиот век Холанѓаните познаваат сфаќања според кои Адам и Ева во рајот говореле холандски а не еврејски, како до тогаш се мислело. Некој скандинавски „учен", доврзувајќи се на холандските хипотези, тврдел дека Адам со бога говорел на норвешки! Мицкевиќ од катедрата на парискиот Колеж д Франс во 1844 проповеда како Словените се најстари живеачи на Европа, дека Римјаните, Фригијците и Асирците биле Словени. Хрватските преродбеници сметаа дека Илирите се Словени. Верковиќ исто така задоен во духот на илиризмот претпостави и повте да докаже дека старите Траки и Македонци се Словени. Времето кое е скудно со факти, посега кон фантазиите. „Веда Словена" е рожба на такво едно време, иако со релативно задоцнување.

Луѓето што се раководеле од вакви идеи (подобро: фиксидеи) не смеат да бидат осудени или отфрлени. Во свое време тие допринеле со некаква полза: му го обрнале вниманието на светот врз постоењето на мали народи, за кои одвај и да се знаело! Ги заинтригувале љубопитствата на другите народи со некаква лажно конструирана слава, оригинална култура, историско величие. Па, ако Индијците ги имаат своите епопеи Рамајана и Махабхарата, Персијците: Зендавеста, Евреите: Библијата, Грците: Илијадата и Одисејата, Германците: Нибелунгите, Франиузите: Бесниот Роланд, еве и ние Словените, што веќе ги имаме: Словото за походот на Игора и Кралевдворскиот ракопис, можеме сега да се гордееме со уште еден, најсвештен паладиум: „Веда Словена", песни од предхристијанско и предисториско време, бесцени траги на една првобитна култура, постара од сите други во Европа. Така се изгради илузијата за сопствен, словенски пантеон, полн со раскошна колекција од секакви богатства. Веда Словена на Верковиќ и Гологанов беше таков ,имагинарен пантеон. Скап колку една шумна провокација — јавноста на покултурна Европа да го сврти погледот малку кон заборавената шир на најјужниот дел од огромниот словенски океан.

* * *

Втората половина на XIX век се карактеризира, барем во македонскиот случај со засилени акции на собирање народни умотворби. Откако Вук Караџиќ, Виктор Григоровиќ и Станко Враз отпочнаа со објавување на македонски народни песни, некаде кон шестата деценија на минатиот век стапува на сцена нова, поагилна плејада собирачи и објавувачи на македонски умотворби: Стефан Верковиќ, Димитар и Константин Миладиновци и Кузман Шапкарев се најистакнатите меѓу нив.

Бранот на собирање особено се интензивира кон 70-те години, кога нашироко низ бугарскиот печат во Турција и Романија се зборува за собирање на народни умотворби. Токму тогаш, во тој виорен полет на трескаво присобирање на народното благо, кога сите периодични публикации на бугарски или српски јазик, подржани од или наменети на Македонците, донесуваа на своите страници полни грски од македонскиот фолклор, Стефан Верковиќ, кој зад себе го имаше зборникот „Народне песме македонски Бугара", издаден во Белград 1860 — го остави тој толку благороден позив на стрплив и упорит собирач на делото на народниот гениј. Го остави, повлечен од една фикс-идеја, од една невозможност, од една луда авантура на сопствената суета. Гледајќи на себеси како на одбраник на божјата воља, токму тој да биде големиот и генијален откривач на древната епопеја за Орфеј — современата Риг-Веда, за која самиот во писмото до Нил Попов егзалтирано пишуваше[5]), тој се втурна во потрага по тие свои бладежни измислици.

Некаде кон 1850, откако веќе еднаш беше доаѓал во Македонија, Стефан Верковиќ се настани за постојано во Сер, главен град во Југоисточна Македонија, како собирач на старини, како археолог. Всушност, зад тој параван на професија што тоа време беше во мода, се криеше специјален агент на српската влада, со посебна мисија меѓу Македонците од овој крај[6]).

Доаѓајќи во Македонија и останувајќи во неа во текот на третиот квартал на минатиот век, нагрбен со специјална политичка задача а камуфлирајќи се под плаштот на собирач на нумизматички и археолошки наоди, народни умотворби и обичаи, географски и етнографски податоци, тој, колку прекопнат за подвиг, толку неподготвен за него, доаѓа до претпоставката дека токму на овој терен, тука во Македонија треба да ги открие бесцените блага што ќе го усреќат Словенството.

„Чини ми се као да ми нешто непрестано шапуће: У Елбасану ћеш наћи нешто чему ће се све славенство радовати?" — му пишува во едно писмо на својот пријател Алекса Вукомановић[7]). Му пишува од Сер цела деценија пред да го сретне македонскиот учител Јован Гологанов,

---

[4]) Шишманов, Ив. Д.: Значението. . . стр. 12—13.

[5]) Шишманов, Ив. Д.: Френската наука и Веда Словена, Сборник в чест и в памет на Луи Леже, 1843—1923, стр. 33—10.8

[6]) Пенушлиски, Кирил: Стефан И. Верковиќ, живот и дејност, предговор кон Македонски народни песни од Стефан Верковиќ, Скопје 1961, в. стр. IX—XLVI,

[7]) Органџиева, Цвета: Нови материјали за Стефан Верковиќ, ГЗбСФФ, 9, 1—13, 1956.

кој ќе му ги фабрикува со зачудувачка брзина стиховите на идната „Веда Словена".

„. . .седећи на дућану у Филиби (Пловдив — Г. Т.) код једнога мојега знанца, дође тамо један бугарин из Неврокопа и запита за мене од куда сам и с чиме се заимам: ја му одговорим да сам археолог, који свакога рода древности истражујем као: новце, рукописе и надписе. Нато реченij Неврокоплија примети да у његовом селу има на једном камену један велики надпис који није ни грчки, ни римски, ни славенски. Ја му приметим: да неће бити Турски или Ерменски, он одговори да није: и тако се разиђемо. После тоа одем ондашнему једном знатном бугарину да се с њим упознам; разговарајући се с њиме о старинама, изнесе ми једно старо евангелие факсимилирано, од једне стране славенски а од друге глаголитички. Док, сам речено Евенгелие прегледавао, дође тамо и онај Бугарин из Неврокопа; и одма, седаваши до мене, надвири се да види што прегледавам. Тек што погледа у Евангелие, одма упре прстом у слова Глаголитичка и рекне: „тако е они надпис за ког сам ти мало пре казивао да се код Неврокопа у мојему селу налази." Ја му на то не одговорим ништа, него се пренем као да је искра електричка кроз мене прошла, и помислим: *Боже милостиви, на свему ти фала! Дакле свако мое предчувствовање оће да се обистини.* (Подвлекол — Г. Т.)

После тога упознам се још боле с реченим бугарином и упитам га када би могао у његово село доћи да они надпис видим; он ми каже да његово село лежи у најдивљем кланцу планине Родопске, кроз који није могуће лети, од ајдука проћи; него само зими је можно до онога места, гди надпис стои, доћи; и тако закључимо: да он за кереван серезки дође у Серез, па по керевану да пођемо заедно до онога надписа.

Ја мислим да ће они надпис, ако е збиља Глаголитички бити из језическе добе? Неће ли којом срећом бити *Томби Орфеја или Лина*?. . . ако не баш њихова а оно барем не далеко од њиове добе? — Већ та околност се налази у најдивљем пределу даје ми повода мислити да мора врло важан бити; и то такови из кога ће се моћи дознати каког су порекла најстарији трачки житељи били? И јесу ли како образованост и књижевност имали?

. . .ја сам телом у Серезу а дух ми је непрестано на планини родопској у Ел-басану, и желио би, када би само било можно, да на ова места у магновенију ока будем!

*Колика би то чест и слава нашему ученому друштву била када се у његову органу саобшто један Славенскij Документ из јазическе добе! Та такогдо сада нигди печатаног нема*!!!"[8]).

Се ова е напишано 1855 година, во почеткокот на Верковиќевиот престој во Македонија, десет години пред да отпочне големата игра околу фалсификувањето на Веда „Словена", на грамадниот куп од 300.000 стиха „народни" песни, сочувани божем во устно предание од предисторично и предхристијанско доба, и дваесетгодини пред да се појави првиот том

[8]) пак таму, стр. 6.

не само што оваа порака негова ги изненади, туку и смев им предизвика[17]). Тоа се имиња, помалу или повеќе добро познати на нашата културна историја: Павел Божигробски, Димитар В. Македонски, Венимијан Мачуковски, Константин Динков, Поповиќ Томе, Ковачевски Никола, Божиков Христодул, Браќа Косетнцеви, Дичо Зограф, Михаил Николов, Димитар поп Георгиев, Георги Динков и други. Од сета ова плејада имиња ниеден не можеше да му ја исполни желбата поради простата вистина што такви песни меѓу народот не постоеја. Требаше да се чека до 1865 година, кога на сцената ќе се појави инвентивниот измамник Јован Гологанов.

Потребно е да се задржиме на прашањето по чии узори се загнезди кај Верковиќ ова хипотетична идеја?

Повеќемина автори, кои директно или индиректно се задржувале на ова прашање, најчесто го споменуваат името на бугарскиот преродбеник и револуционер Георги С. Раковски. Тука во прв ред спаѓаат најсестраниот проучувач на проблемот на „Веда Словена" — Иван Д. Шишманов, потоа рускиот славист Петар Лавров, браќата Антон и Христо П. Стоилови, и други[18]). Тука треба да го спомeнеме и прилогот на македонскиот славист Цвета Органџиева, која е склона да мисли дека Верковиќ, пред сé се повел по примерот на македонскиот преродбеник Јордан хаџи Константинов Џинот[18]).

Ив. Д. Шишманов, во двете свои поопсежни приоѓања кон овој проблем[19]) недвосмислено укажува на Раковски:

„Er (Verkovik — G. T.) hatte nach seiner Art theoretische Studien getrieben, wie man aus seiner hinterlassenen Bibliothek sehen kann, die übrigens nichts von einer directen Einwirkung unseres Rakovski auf ihn verräth. *Verkovič war eine congeniale Natur und connte deshalb ganz wohl selbsändig die verschrobenen Ideen verfallen, die man sonst dem Rakovski zuschreibt, dass nämlich die Alten Thrako-Illyrer Slaven waren und füglich auch Orpheus und Alexander der Grosse Slaven gevesen sein müssen und dgl. mehr.*" ) (*Podvlečenoto moe* — G. T.) i ova:

„Dies schliesst jedoch nicht die Möglichtkeit aus, dass Verkovič mit Rakovski's Fantasien gut bekannt war. Er muss jedenfall dies oder jenes seiner Werke besessen haben, wie aus gewissen Briefen Gologanov's erhellte. So bittet dieser im März 1871: „Schickeln Sie mir wieder eine Zeitung und jenes Buch von Rakovski". Er wiederholt vergeblich die Bitte noch den 10. Mai, 18. u. 27. Oktomber desselben Jahres und den 30. Januar 1872. Den 28. Febr. d. j. berishtet er endlich, das gewünschte Buch erhalten zu haben"[21]).

и пак за ова:

[17]) Тодоровски, Гане: Јован Гологанов, скица за биографија, Разгледи, 1958, бр. 10, стр. 8.

[18]) Органџиева, Света: Нови материјали. . . стр. 8.

[19]) Šišmanov, D. Iv.: Glück und Ende einer berühmten literarischen Mystification: Veda Slovena, ArhSlFil, XXV, 4. 580—611.

[20]) Шишманов, . . . пак таму, стр. 606.

на „епохалното" родопско откритие, она што тој сам го квалификува како паметник „од недогледне важности и вредности по историју не само Славена, него и свега човечанства, сачувавши се не на камену, металу или пергаменту, већ устним предањем код Македонских Марвака и Фракијских Родопских Помака“[9]).

Во својата „втора татковина", како сам ќе ја нарече Македонија, Стефан Верковиќ доаѓа со цел да врши важна политичка мисија: „да Славени македонски при решавању источног питања признају себе Славенима а не Герцима“[10]). Фактички тој таа своја мисија ја обави директно и индиректно. Директно, преку многубројните свои контакти со речиси сите попросветени македонски луѓе од она време и индиректно со идејата за изнаоѓање паметник од далечното минато, со што ги возбуди не само учените од Европа, туку и луѓето од серскиот крај, денес етнички скоро заличен. Јован Гологанов во едно свое писмо до Шишманов[11]) мошне убаво ја подвлекува таа негова заслуга: „. . .не само нас, туку и целото население го подбуди кон сознание за народноста". За ова пишуваат и Арсени Костанцев[12]), Јона Маџаров[13]), А. П. Стоилов[14]) и други. Од обемната преписка на Верковиќ, која е сочувана[15]), може да се види најилустративно колку многузначајни се неговите врски со македонските културни работници од средината на минатиот век. Меѓутоа маѓепсан од фантастичната идеја за индиското потекло на Словените, која впрочем на времето завлекува и други, тој исцело се впушта во упорито и фанатички слепо и тврдоглаво докажување на својата хипотеза дека прататковци на Словените на Балканот се Траките, Илирите, Македонците, Пеонците, дека Словените на Балканот го сочувале најдобро првобитниот аријски тип, таков, каков што постоел тој уште во епохата на Риг-Ведата. Затоа и смета дека токму во Македонија, таму, во клисурите помеѓу Пирин (Перуновата планина!) и Родопите ќе наиде на аргументи што ќе ја потврдат неговата претпоставка. Па им се обрнува на сите свои познаници од ред, со молба да истражуваат низ народот песни". . . карактера стародревним тракијским знаменитостима, на пример о тракијском певцу Орфеју и другим личностима из старие ових предела, па ако на сличнога шта наиђу, да не пропуште за мене то прибавити"[16]). Од многуте пријатеи познати, до кои Верковиќ се обрати „да истражују по народу песме о царевима мацедонским", ниеден не се одзва. Не е на одмет да спомнеме кои беа тие личности, кои како вели самиот Верковиќ,

---

[9]) пак таму, стр. 6.

[10]) пак таму, стр. 8.

[11]) Тодоровски, Гане, Два прилога кон биографијата на Јован Гологанов, Трудови, I, 1—2, стр. 109—115.

[12]) Костенцев, Арсени: Спомени, СпБАН, VI, София 1915.

[13]) Маджаров, Иона: Автобиография на архимандрит Маджаров Иона, УПр, XXVI, 1, 82—98.

[14]) Стоилов, А. П.: По възраждането на българите в град Сер, Архив на министерството за народно просвещение, г. II, кн. II, София 1910, неофициялен дел, стр. 20—35.

[15]) АрхБАН, Фонд Верковиќ, папки 13, 14, 15 и 16.

[16]) Верковиќ, Стефан: Веда Словена, том I, Белград 1874, в. предговор.

не само што оваа порака негова ги изненади, туку и смев им предизвика[17]). Тоа се имиња, помалу или повеќе добро познати на нашата културна историја: Павел Божигробски, Димитар В. Македонски, Венимијан Мачуковски, Константин Динков, Поповиќ Томе, Ковачевски Никола, Божиков Христодул, Браќа Косетнцеви, Дичо Зограф, Михаил Николов, Димитар поп Георгиев, Георги Динков и други. Од сета ова плејада имиња ниеден не можеше да му ја исполни желбата поради простата вистина што такви песни меѓу народот не постоеја. Требаше да се чека до 1865 година, кога на сцената ќе се појави инвентивниот измамник Јован Гологанов.

Потребно е да се задржиме на прашањето по чии узори се загнезди кај Верковиќ ова хипотетична идеја?

Повеќемина автори, кои директно или индиректно се задржувале на ова прашање, најчесто го споменуваат името на бугарскиот преродбеник и револуционер Георги С. Раковски. Тука во прв ред спаѓаат најсестраниот проучувач на проблемот на „Веда Словена" — Иван Д. Шишманов, потоа рускиот славист Петар Лавров, браќата Антон и Христо П. Стоилови, и други[18]). Тука треба да го споменеме и прилогот на македонскиот славист Цвета Органџиева, која е склона да мисли дека Верковиќ, пред сé се повел по примерот на македонскиот преродбеник Јордан хаџи Константинов Џинот[18]).

Ив. Д. Шишманов, во двете свои поопсежни приоѓања кон овој проблем[19]) недвосмислено укажува на Раковски:

„Er (Verkovik — G. T.) hatte nach seiner Art theoretische Studien getrieben, wie man aus seiner hinterlassenen Bibliothek sehen kann, die übrigens nichts von einer directen Einwirkung unseres Rakovski auf ihn verräth. *Verkovič war eine congeniale Natur und connte deshalb ganz wohl selbsändig die verschrobenen Ideen verfallen, die man sonst dem Rakovski zuschreibt, dass nämlich die Alten Thrako-Illyrer Slaven waren und füglich auch Orpheus und Alexander der Grosse Slaven gevesen sein müssen und dgl. mehr.*" ) (*Podvlečenoto moe* — G. T.) i ova:

„Dies schliesst jedoch nicht die Möglichtkeit aus, dass Verkovič mit Rakovski's Fantasien gut bekannt war. Er muss jedenfall dies oder jenes seiner Werke besessen haben, wie aus gewissen Briefen Gologanov's erhellte. So bittet dieser im März 1871: „Schickeln Sie mir wieder eine Zeitung und jenes Buch von Rakovski". Er wiederholt vergeblich die Bitte noch den 10. Mai, 18. u. 27. Oktomber desselben Jahres und den 30. Januar 1872. Den 28. Febr. d. j. berishtet er endlich, das gewünschte Buch erhalten zu haben“[21]).

и пак за ова:

---

[17]) Тодоровски, Гане: Јован Гологанов, скица за биографија, Разгледи, 1958, бр. 10, стр. 8.

[18]) Органџиева, Света: Нови материјали... стр. 8.

[19]) Šišmanov, D. Iv.: Glück und Ende einer berühmten literarischen Mystification: Veda Slovena, ArhSlFil, XXV, 4. 580—611.

[20]) Шишманов, . . . пак таму, стр. 606.

„Връщтайки се отново върху въпроса за автентичноста на песните, Леже продължава: „Ние казахме по-горе, че г. Веркович върти трговия с „антики", а в тая трговия хората обичат да подстаряват стоката си; от друга страна г. Веркович е абсолютно невежествен. Много е възможно за това да е едновремено лъжец и сам излъган (tout ensemble trompeur et trompe). Когато човек е тъй лесно „dupe" на своето въображение, може да бъде излъган и от други, „quitte a tacher de les engeigner a son tour", както казваха нашите прадеди, „Nous faisons donc toutes nos reserves sur l'authenticite et l'integralite des poemes qu'on nous presente." (подвлеченото е од Луј Леже — Г. Т.), толкова повече, че подобни мистификации не са новост у южните славяни. Леже привежда Показалеца на Раковски, в който се доказва a priori че българите били дошли направо от Индия, че техният език бил дал на древна Грция всички географически названия и други предположения, които не е възможно да се докажат. По-нататък Леже цитува и фалшифицираните три песни в дисертацията на Раковски за Цар Асен I и II и митоложките измислици на Милоевича[22]).

Овдека треба да подвлечеме пак дека најкомпетентниот собеседник на темата „Веда Словена" ќе си остане токму Иван Д. Шишманов. Неговите иследувања до сега претставуваат најстудиозен прилог кон ова занимливо поглавје на бугарското и македонското културно минато. Неговата сестрана подготвеност и импозантната научна акрибија со која располагаше му овозможија да даде најисцрпни заклучоци по прашањето на прочуената мистификација. Меѓутоа, ни се чини дека по прашањето на која лектира директно и подлегнува Верковиќ во своите псевдотеории за тракоилирското потекло на Словените и дали тоа конкретно и директно е Раковски, би требало малку повнимателно да му се пријде. Секако, не од желба да се ревидира мислењето на Шишманов, кое впрочем не е погрешно, туку од потребата да се укаже и на неколку други извори.

Познато ни е дека „Показалецот на Раковски е објавен во 1859 година. Таму за прв пат понашироко се изнесува индиската теорија на Раковски. Меѓутоа, во трудот на Цвета Органџиева[23]) се запознавме со едно важно писмо на Верковиќ, од кое дознавме дека уште во 1855 година Верковиќ е трескаво обземен од такви мисли. Органџиева се повикува на М. Арнаудов[24]) и на Ив. Шишманов (в. СбНУ, XVI—XVII. стр. 614. 630) говорејќи за тоа кому му припаѓа приматот на спомнатава псевдотеорија. Се спомнува дека во лицето на Цинот треба да се препознае родоначалникот на идејата за трако-илирското, т. е. индиското потекло на Јужните Словени. Ќе го приведеме тој дел од прилогот на Органџиева:

„. . .ова писмо, досега необјавено (се мисли на писмото од Стефан Верковиќ до Алекса Вукомановиќ, датирано од 9/13 октомври 1855 година, Сер, — Г. Т.) и непознато е најстаро писмо од Верковиќ. Тоа

[21]) Шишманов, . . . пак таму, стр. 606, в. фуснота бр. 3.
[22]) Шишманов, Френската наука. . . стр. 65.
[23]) Органџиева, Нови материјали. . . стр. 8.
[24]) Арнаудов, М.: Очерки по българския фолклор, София 1934, в. стр. 130.

основно го менува тврдењето дека родоначалникот на идејата на тракоилирското, т. е. индиското потекло на Јужните Словени е Раковски (види: Арнаудов, Очерки по българския фолклор, стр. 130). Индиската теорија на Раковски е во полна сила дури во „Показалец" (1859) и „Българска старина" (1865). Поверојатно е мислењето на Шизшманов дека е Џинот родоначалник на ова идеја. (Види: СбНУ, XVI—XVII. с. 614. 630). Ние ќе обратиме внимание на тоа дека Џинот уште 1853 година нафрлувал такви мисли. На пример во статијата „Обичаи славјански", Цариградски весник, 101, од 20 XI. 1853 г. тој пишува меѓу другото: „И не е за чудо ради верховного стихотворца Омира којто во Илирик сос голема жеља слушал стихотворно поене Славјанско, от где са научил и степено удиране Епическо“. Со други зборови, Словените, т. е. Траките имале поезија порано од Грците затоа што во тоа време не е познат називот „Словен“. И Омир се учел од Словените“[25]).

Ми се чини дека треба на ова прашање да погледнеме низ еден поинаков ред на нештата. Патриотско-романтичарските теории на Раковски, Џинот и Верковиќ исклучиво произлегуваат од митолошката школа на браќата Вилхелм и Јакоб Грим, која школа во првата половина на минатиот век доминира во младата славистичка наука. Раковски во текот на својот престој во Нови Сад и во Одеса (меѓу 1850—1860), Џинот преку своите врски со Белград, Верковиќ по време на своето школување во Загреб (1837—1843) имаат повеќе можности секој по сопствен пат да се запознаат со основните концепции на доминантната тогаш митолошка школа, чии најистакнати претставници се Г. Грим, М. Милер, Де Губернетис, Хан, Кун и Шварц[26]). Сите тројца се речиси врсници (Џинот е роден 1818, Раковски и Верковиќ 1821), сите тројца скоро едновремено стартуваат во областа на литературната, фолклорната и историската проблематика. Очигледно, дека е доста тешко да се тврди кој од кого се влијаел, иако може слободно да се каже дека сите тројца знаат за меѓусебни угледувања. Сепак, ми се чини, ако веќе треба некому да му го дадеме приматот, тоа треба да биде Верковиќ. Еве зошто:

Познато ни е дека книжовното наследство на Раковски кое се огледа во неколку печатени трудови е објавено некаде помеѓу 1857—1867 година. Стартот на Џинот паѓа некаде кон 1850 г. Меѓутоа, активноста Верковиќ ни е позната уште од 1843 г. Тогаш тој како агент на Илија Гарашанин патува по Далмација, Црна Гора и Албанија а следната 1844 година го гледаме и во Македонија. Неговиот политичко-идеолошки профил веќе по 1843 е изјаснет: тој е горешт приврзеник на илиризмот, уште како дете егзалтиран од лектирата на Андрија Качиќ—Миошиќ, кого го наречуваа „Илирски Омир" и прифаќајќи го позивот да дојде во Македонија, тој всушност манифестира став на својата цврста решеност да ѝ служи на идејата за единство на Јужните Славјани[27]). Верковиќ

[25]) Органџиева, Нови материјали... стр. 9.

[26]) Шишманов, Задачите... стр. 7 и уште: Динеков, П., Български фолклор, стр. 93/94.

[27]) Jelenić, fra dr Julije: Pisma Stjepana Verkovića Josipu D. Božiću, NSt, 11, IV, 219—258.

се запознава со Цинот во 1853 година[28]). Цинот до тогаш има забележана книжовна дејност, особено врз страниците на бугарскиот „Цариградски вестник", но како мистификатор се јавува дури кон 1859 година, со песната „Женидба Ива од Маглена, българска войвода в царствувание-то Цара Шишмана" (в. Цариградски вестник. бр. 439 од 11. VII. 1859 година). Уште повеќе, оформувајќи се под директното влијание на Људевит Гај, идеологот на илиризмот, Верковиќ е подиректно запознат со илириските утописки концепции во врска со етногенезата на Јужните Словени а кои кај Хрватите директно доаѓаат од Чешка, Словачка и Германија. Самиот Шишманов во статијата „Значението и задачата на нашата етнография" (СбНУ, кн. I, Софија 1889) на стр. 38 го приведува податокот дека во Гундулиќевиот „Осман", дел III, се споминја дека Орфеј бил Бугарин, заклучувајќи врз основа на тоа дека идејата не е оригинална, т. е. на Верковиќ Секако, идејата не е оригинална, но тоа говори дека Верковиќ ја донесува од Хрватска а не ја презема од Раковски! И ми се чини, дека исто така не може да биде сеедно дали идеите на Грим, Хердер и Павле Шафариќ доаѓаат кај Верковиќ, односно Раковски преку директен или индиректен пат. Раковски ги презема преку Русија, во текот на својот престој во Одеса, додека Верковиќ кој во Загреб се школува токму во годините на суприматијата на илирските идеи во Хрватска, може директно да се запознае со основните концепции на Хердеровите односно Шафариковите погледи.

Какви се тие нивни погледи?

Уште во 1792 година, кога Хердер ја објавува последната (IV) книга на своето дело „Ideen zur Philosophie der Geschichte der Menschenheit", во кое посебно се занимава со Словените, истакнува дека они го населуваат најубавото и најраспространетото земјиште во Европа, па како се особено прилежни и работливи им предвиде блескава иднина: „кога еднаш од сон ќе се разбудат" и „се ослободат од ропските вериги" на целата територија „од Јадранското море до Карпатските гори, од Дон до Mулда"[29]). Јохан Готфрид Хердер (1744—1803) како поет и историчар на културата застапува теорија во која како основна поставка се подвлекува мислата дека секој народ треба да има сопствена, самобитна култура и литература. Тој меѓу првите ја поздравува и прочуената мистификација на Макферсон „Осијан", која во почетокот на минатиот век ги воодушеви романтичарите низ цела Европа.

Бездруго, идеите на Хердера им импонираа на словенските, народи, особено многу на оние што се наоѓаа во рамките на Австриската империја. Меѓу другите, најсилно го обземаат Павле Ј. Шафарик (1795—1861) кој меѓу првите словенски учени тврдат дека Словените во стариот Илирик и Мезија се староседелци на трачко-илирскиот полуостров, т. е. на Балканот. Шафарик беше тој, којшто во 1828 година, непосредно пред разговорот на илирското движење кај Хрватите, го издаде делото „Über

---

[28]) Поленаковиќ, Х.: Кореспонденцијата на Ј. К. Цинот со Друштво српске словесности. . . стр. 8, Скопје 1955.

[29]) Bogdanović, dr David: Pregled književnosti hrvatske i srpske, knjiga druga, dio prvi, Zagreb 1916, v. str. 20.

die Abkunft der Slaven" во кое проговори за старината на словенскиот род. Според него, Словените, како и Германите, Грците и Латините се праживеачи на Европа а седиштето нивно е помеѓу Јадранското, Балтијското и Црното море. И со другото свое дело, „Starožitnosti slovanske" (1837) подвлече дека сака на Словените да им ги отвории очите.

Ете ги корените на Верковиќевите сфаќања за тракоилирското потекло на Јужните Словени.

Кај Хрватите, во периодот на илиризмот, особено силна импресија остава делото на Шафарик „Über die Abkunft der Slaven". Говорејќи за потеклото на Словените негова основна теза е дека Словените се староседелци во Европа или поблиску до нашата тема: дека Илирите и Траките се исто така Словени. Градени врз принципот на етимологизирањето, ова дело остава силен впечаток во сите словенски и несловенски кругови во она време. Кај Словените, кои се наоѓаат во фазата на своето национално будење, овие погледи на Шафарик имаат маѓосна привлечност „Šafarik je prvi panslavenski naučnjak, u koga su svi upirali oči kao u najmjerodavnijeg učitelja, što više djela su njegova stekla i glas apologije Slavenstva pred zapadnim narodima, koji nijesu za njih ništa znali, što više prezirali ih", подвлекува Д. Богдановиќ во својот познат Pregled hrvatske i srpske književnosti[30]).

Во склопот на овие податоци, за нас е најважно да го подвлечеме уште следново: Верковиќ директно по клучот на Павле Шафарик го открива Балканот, односно неговиот најнепознат дел Македонија. Колку многу се поклопува маршутата на Верковиќевото запознавање на Македонија со Шафариковите белешки просто е фрапантно. Најнапред на Шафарик Македонија му е најпримамна зашто мисли дека таму ќе најде најархаичен јазик. Во едно писмо до Јан Колар, најистакнатиот поет на панславизмот, тој го подвлекува специјално својот интерес за Македонија и Родопите. Потоа, по друг повод, директно го подвлекува следното: „. . . дај Боже, да би можел да ја посетам „Перуновата планина" во Македонотракија, меѓу Струма и Места! Се надевам дека таму ќе најдеме, ако не ништо постаро, тоа барем оригинален текст од Кирил и Методија. . ." И уште еднаш, во писмо до Палацки пишува: „од патувањето по светите места нема да излезе ништо" Македонија му останува само мечта[31]).

Ете го учителот на Верковиќ — Павле Ј. Шафарик. Не: Раковски, не: Џинот! Верковиќ како по азимут ја следи мечтаната турнеја на апологетот на панславизмот. Не случајно е одбран Сер, кој се наоѓа во подгорјата на Пирин (за Шафарика „Перуновата планина) и загадочните, таинствени Родопи, Сер во непосредна близина на Солун, градот на Кирил и Методија. Верковиќ очигледно сака да го оствари она за кое старииот Шафарик копнее низ своите написи.

---

[30]) пак таму, стр. 24.

[31]) Шишманов, Ив. Д.: Бележки за България в ръкописното наследство на Шафарик, БПр, III, 1.

* * *

Времето во кое се јавува Верковиќ со своите идеи е пренагласено во својата романтичарска интонација. Се идеализира минатото, високо се цени народното творештво како битен белег на националната самобитност, се испраќаат постојано горешти призиви за патриотизам. За Бугарите и за Македонците, кои кон средината на минатиот век се ориентирани речиси исклучиво кон бугарскиот печат во Цариград, во Русија и Романија, не е без одглас ни примерот и внушенијата на Русинот Јуриј Венелин (1802—1839), како и примерот и делото на Вук Караџиќ (1787-1864) Големиот подвиг на Вук Караџиќ, којшто со својата собирачка дејност ја импресионира Европа со убавината на српските народни умотворби, значи поттик за слична активност и кај Македонците. Во заостанатата и потонатa во непросветеност Македонија, над која тежи феудалниот отомански мрак, едвај заискруваат стремежите кон напредок, кон национално освестување, кон системна и организирана дејност на народното издигање. „Малопросветено мое отечество се радуе за напредието на књижевности всеславенској", се огласува Џинот, гледајќи ја таа наша „девет педи слепота в Македонија", за која му стенка и жали срцето, му жали затоа што над Македонија тежи двојниот гнет на турското и грчкото ропство. Особено тој ќе ја подвлекува опасноста од елинизацијата на Македонија, која застрашуваше да ги одроди македонските Словени, да ги асимилира. „Жалостно е како безчинујат (Грците-Г. Т.) и како в тридевет лакти в земли нашето славенство упропастујат", вели Џинот во едно свое писмо од 1856 година[32]). „Гледајќи срдце ќе ми препуче, на всјак ден умирам. Тужни наши Славјани; кои се намирате под гречески епископи, докога Сизифови муки и Танталово мучење ќе трпите? Господи Јисусе Христе, сине Божиј! Избави нашите Славјани не от Турци, но от Гречешки луди и безумни владици[33]).

Во склопот на овој акцентиран словенско-грчки ривалитет, во склопот на сета анти-елинска и анти-фанариотска акција која на културен план исцело ја проникнува бугарската и македонската преродба, се вклучува и појавата на „Веда Словена". Антагонизмот којшто се разгорува кон средината на минатиот век помеѓу Грците, од една страна, и бугарските и македонските Словени од друга страна, како да го објаснува и појавувањето на бесмислица каква што беше мистификацијата, „Веда Словена" на Верковиќ и Гологанов! До каде се стигна во меѓусебната нетрпеливост, најубаво можеби сведочи предговорот кон првиот том на „Веда Словена", каде од перото на фанатичниот словенофил и уште пофанатичен елинофоб, Стефан Верковиќ, потекоа и овие реченици:

„. . .настанивши се у класичној и пуној милих успомена Македонии, због истраживања и спасавања споменика прошлости, и на мојима честима путовањима, предузиманима у свима правцима балканског полуострова, покрај собирања стари предмета,испитујући и сравњивајући са особитим вниманьем и љубопитством такођер и тип, склоности, својства

[32]) Поленаковиќ. . . Кореспонденцијата. . . стр. 37.

[33]) пак таму, стр. 37.

и обичаје разних племена боравечих сада на поменутој чувеној древној страни, отажбини класичне образованости, на мое велико удивљење и забуну, приметим велику разлику из међу онога што сам у школи чуо о елинском племену и онога што сам на лицу места средством опита, собственим очима гледао и сазнао, т. е. увидим да му више којешта недостаје у погледу цивилизаторског дара, кое не би смело бити ако е истина оно што се о њему прича односно светске цивилизације. Мимолазећи све ино само чу главно својство поменути, које се обште сматра као крајуголни камен првобитне светске образованости, то ест сверку и песништво за кое код садашњим Грка ни мало склоности неприметим, дочим напротив од словенских Бугара ове стране- и едно и друго са таквом необичном заузетошчу и љубављу негује се, да че их у овоме мучно моћи надмашити ма кое друго славјанско племе.

Више пута случило ми се лети проћи кроз елинска поља и ливаде бивше препуне раденика на све стране, но никада ми се ние догодило да ми ушима допре и најмањи звучић какве песме или веселог жамора, већ би сваки на обе стране пута таква тишина владала, да ми се чинило да то нису жива створења која тамо раде него да су аутомати. Напротив, кад би ми се случило минути по краевима принадлежећима Словенима, јошт из далека познавао сам да су њихова, и то не по другом чему, већ едино по звучном на далеко низ брда и долине разлежучем се одјеку њихова певања!

Не знајући како да себи разрешим ову противсловећу мојим доондашњим назорима загонетку, најпосле дођем до те предпоставке: да је све то неосновано што год се до сада предпостављало и веровало о искључим цивилизаторском дару Елина, па не само да нису они били едини просветитељи и учители света а нарочито ових народа на југу Европе, него напротив, да су Словени имали од вајкада своју собствену стародревну образованост[34]").

Ете го новиот мит, кој се кова врз отпорот на Словените против асимилаторските тежненија на туѓинците. Во случајот на австриските Словени — пангерманизмот, во случајот на отоманските Словени — панелинизмот, Отпорот роди нов мит за суперматија на Словените, мит којшто навистина се засниваше врз претпоставки, врз лаички хипотези, врз наивни заклучоци, егзалтирани изјави и произволни етимологии. Меѓутоа, тој мит (а за митот е речено дека претставува психолошка потреба на поробените — Добрица Ќосиќ, Делби) требаше да биде неодбраното средство за заштита од странската доминација, покрај сите апсурди што ги носеше со себе. Тој мит, роден во отпорот против безобзирната и надмена аспиративна атака на посупериорниот противник, логички мораше да инсистира на исто така недозволени средства на одбрана и напад, на таканаречената национална стратегија и тактика во процесот на колективното осознавање.

Во таа смисла мистификацијата Веда Словена не е никако индивидуален или индивидуалистички излет во сферите на тоталниот апсурд, туку е пред сѐ последица на еден поширок процес кој на поблаг или поостер

[34]) Веда Словена, т. I, предговорот.

начин ги вознемири духовите на скоро сите оние наши луѓе што ги вбројуваме во категоријата на таканаречените преродбеници. Да се поткрепиме со неколку примери:

Рајко Жинзифов во својата статија за браќата Миладиновци укажува мошне илустративно на еден таков случај имено во некаква расправија на Димитрија Миладинов со некој си Грк, воспитаник на Атинскиот Универзитет. Нашиов истакнат преродбеник ги пославјанил, на еден ултранационалистички начин највидните имиња на грчката историја. Го сторил ли тоа од пркос или од убедување, не е најважно! Поважното е дека тој прибегнувал до такви недозволени средства. Жинзифов пишува:

„Перед доказательствами Миладинова грек безмолствовал; он потребовал от грека не только нынешних македонцев, но и древних, с Филиппом и с Александром; он перевернул греку и Гомера и Демосфена, И Страбона; он чуть ли не ославянил в глазах грека и нынежних еллинов. . .''[35]).

А пак во едно свое писмо од 24 октомври 1857, кое Жинзифов исто така го приведува во својата статија за Миладиновци самиот Димитрија Миладинов пишува меѓу другото:

„О, како ми е срам дека на грчки јазик ги изложувам своите словенски чувства и дека само од неодамна се зафанав да читам и пишам и да разбирам словенски! Но, кој е причината за тоа? Грчките архиереи, кои насекаде ги изгореле пергаментските словенски книги! На таков начин грчките архиереи, осакатувајќи го словенското духовенство, го грабеле драгоценото богатство на нашата народност. . .''[36]).

Кој е виновникот за ваквите екстремни и ексклузивни ставови кај Миладинов! Бездруго грчките жестокости, кои спроведувани од нивното свештенство, послушното орудие на силната феудална институција — Цариградската грчка патријаршија или како пократко се наречува — институцијата на Фанариотите, се зафатија со безочно уништување на сите траги од доста помладата писмена традиција на Јужните Словени. За ова сведочи и рускиот учен, Виктор Григорович, во своето дело „Очерк путешествия по Европейской Турции''. Говорејќи за својата посета на Сер, тој на страна 144 пишува:

„В монастыр св. Иоана Предтечи приглашен я был дикеем его, Феодосием. Етот манастыр лежит на северозапад Серреса, в лощине, на которым возвишается гора Миникион. Приняты благосклонно иноками, прикрывающими греческим языком свое болгарское происхождение, без затруднения проник я в библиотеку, хранимую в чистом подвале и снабженную каталогом. Жаль только, что славянския книги ея сожжены''[37]).

---

[35]) Жинзифов, Райко: Димитри и Константин Миладинови, „День'', Москва 1862, — в. Жинзифов, Публицистика, том I, стр. 41—58, София 1964.

[36]) пак таму. . .

[37]) Григорович, Виктор: Очерк путешествия по Европейской Турции, Казан 1848, стр. 216.

Слични ставови на Димитар Миладинов во однос на пословенувањето на личности од грчката односно старо-македонската историја, заземаат и Џинот, Пулевски, Мажовски, па дури таму некаде кон крајотна минатиот век Шахов и други. Ѓорги Пулевски, во песната „Македон ска самовила и еја посестрима", печатена во неговата книга „Македонска песнарка", Софија 1879, кн. I. стр. 17, пише:

„Да ли сте чуле, Македонци, стари људи што говорат
Од Македонци по јунаци над них не било.
Цар Александар Македонски триста лета пред Христа
Со Македонци сви вселену повладал.
Наш крал Филип — Славјанин е, цар Александар — Славјанин е
Наши баби славјански ги родиле.
Македонци! Сетите се за јунакство македонско,
Та сproти старих вие сега да следувате!"

Занимлива е забелешката што ни ја дава П. Драганов во својот „Македонско-славјанскиј сборник", од 1894, каде во Фуснота кон истава песна, читаме:

„Как ни странно, но те Македонские Славяне, которых оплакивает в своей политической елегии почтеннейший г. Пулевский, если разматривает их в целости, отнюд не единаково смотрят на свою родословию. Одни считают себя потомством Темистокла и Демостена (славяногласние елины, грекомань). Другие, напр. воденские Пуливаки, ведут свое происхождение од класических Македонях именно од врагов Демостена, Филипа и Александра македонских, которых родили-де наши, славянския баби, по выражению Пулевскаго. Прилепские и Велеские же Брзаки, если верит Ст. И. Верковичу, происходят од короля Марка, которы, как известно, был Серб. Пеянци, если верит болгарину Г. Динкову, произошли од Југовичей, которы како известно тоже были Серби. Мыяки же все ведут свое происхождение од своего „славного паше Скендер-бега бана" и называют-то себя албанцами, хотя они по язикы не албанци а Славяне, шкьяи.[38]).

Исаија Мажовски во своите „Възпоминания"[39]), во делот што носи наслов „юношеството ми", раскажува како на ден 23. II. 1867 година, дошол во селото Сосалија, Ениџе-Вардарско при вујковци му — браќата Хаџи Секови, од Лазарополе. Тие таму имале 2.000 овци и ергеле со 40 коњи. Тогаш, кај нив дошол некој евреин од Солун да купува волна. Вечерта седеле дома и се пееле некои старовремски песни за царот Каран и Солуна — девојка. Мажовски во врска со ова бележи:

„. . . .слушајќи песните, евреина с очудване запита как са се запезили тија песни од толкава старо време. Старците хаџи-Секови му одговорија че тија песни са останали от старо време и са се предавали от

---

[38]) Драганов, П.: Македонско-славянский сборник, С. Петербург, 1894, стр. 238. В. фуснота на стр. 234.

[39]) Мажовски, Исаия Радев: Възпоминания, София 1922, стр. 55, в. стр. 7 — Юношеството ми.

башта на син. Те са се пели од баштите и од дедите ни, та и ние сме ги научили от тех и ги пееме. Тија старински царски песни са ни останали од старо време, та сега и ние ги пеем".

Тогаш Евреинот им раскажал за Солун сè што пишувало во нивните еврејски книги. Според него, тие, Евреите дошле во Солун некаде пред 2.600 години —

„. . . от думите на евреина, па и от старите преданија става очевидно, че града Солун и целите брегове на Бело море се населјават од славјанскиј народ оште преди нашествието на Грците и установјаването на грчко царство"[40]).

Јордан Хаџи Константинов — Џинот, исто така е приврзаник на слични сфаќања. Тој во статијата под наслов „Ответ Е. С. Радулову, објавена во „Цариградски вестник" бр. 113, од 14.III.1853 година, раскажува дека овчари Бугари се заселиле во Македонија и Тракија 40 години по Христа и тоа по градовите. Тие почнале да се бават со наука и политика. Од нив се родил Константинов Велики(?). Нивни потомци биле и словенските просветители Кирил и Методи и од нив „произошло Књажество Болгарско". Кога Турците ги покориле Македонија и Бугарија, староседелците овчари ги нарекле помаци, преку грчкиот збор пимки — овчар, во помак. Бидејќи во турско време живееле изолирани во планините и како муслимани немале потесни врски со другите Словени, тие можеле најарно да сочуваат нешто од старата култура[41]).

Георги Динката, во една своја статија под наслов „Сведенијата на Македонските страни" од 1876 година[42]), пишувајќи му неколку пропратни редови на Петко Рачев Славејков, тогашен редактор на цариградската „Македонија", ја чепнува исто така темата за народните старини, за заборавеното население во Македонија, кое Грците го присвојуваат, извинувајќи се при тоа и за употребата на македонски дијалект, пишува:

„. . . верувам, че Ваша Милост ќе опрости дългоречието ми, както и употреблението на собственото Солунско наречие, кое ако не содржува напълно лепотията на Кирилскийт язик, со все то е подревно, че ся находит у него доста Санскритски речи, как ще видите подолу. . ."

Да се потсетиме: и Џинот учи санскритски![43])

И уште овој пример:

Во весникот „Македонија" на Коста Шахов, број 4, Русе, 11. XI.1888 година, во непотпишаниот уводник, секако од перото на самиот редактор — тогаш 26-годишниот Шахов, се повлекува мислата дека на пример: „Секој Македонец, приспомнувајќи си за Александра Македонски, вели: „*Ние сме го имале цар Александар Велики*". Со овие зборови тој си го наумува блескавиот период и величието на македонската држава. Алек-

---

[40]) пак таму. . . стр. 8.

[41]) Органџиева, Нови материјали. . . стр. 9.

[42]) Динков, Георги: Сведения за македонските страни, „Македония", Цариград. год. II, бр. 33, 13 юли 1867, с. 3.

[43]) Кънчов, Васил: Иордан хаџи Константинов Џинот, БПр, III, 4, 85—107, София 1896.

сандар Македонски стои пред лицето на Македонецот како национална гордост"[44]).

Ги привредовме сите овие примери за да ја вклучиме мистификацијата „Веда Словена" во склопот на еден временски период, кој кај Македонците се проширува врз повеќе децении во втората половина на минатиот век, период на едно колективно присеќавање на народното минато, период преисполнет со парадоксални и апсурдни гледања на народното минато, период на конфузни и хаотични концепции за сопственото потекло, период во којшто сепак се назираат многу заеднички ставови меѓу македонските преродбеници а кои, главно, во случајот на Димитрија Миладинов, Георгие Динката, Георги Пулевски, Јордан Џинот, Исаија Мажовски, Јован Гологанов и Стефан Верковиќ говорат за следниве поистоветувања на погледите:

1) Македонските Словени, односно Бугарите, како некои од нив сметаат, се староседелци на Балканот и се доселени тука пред Грците,

2) Траките, Илирите и Македонците се Словени.

3) во усно предание се сочувани документи за најстарите времиња.

Овие три пункта на заедничка платформа што создаде еден нов, доста кратковремен, но сепак пленителен мит, говорат пред сé доста убедливо дека „Веда Словена" не е рожба на штурата хипотеза на некаков си дојденец од Босна, школуван во Загреб, дека не е приватна и осамена измислица на побрканиот ум на некој си недоучен лесноверник, последувач на Херострата, туку е последица на една колективна заблуда од која не беа поштедени на најистакнатите имиња на народната преродба. Оваа генерациска неотпорност кон извесни апсурди и дава на македонската преродба специфична боја и се објаснува со сите аномалии и дефекти на нерамномерниот процес на нашиот национален развиток, кој секако подизлегува доста од класичните схеми на раѓањето на европските нации.

Со тоа, мистификацијата „Веда Словена", како да се растоварува и покрај својата основна псевдо-интонирана функција, од осудите на нејзините најригорозни обвинители.

И како прв грев на младоста на нашата нација и како грда самоизмама, со релативно краток живот, таа означува и благовремено предупредување пред постојано отворената можност за слични рецидиви.

* * *

„Веда Словена" спаѓа во редот на најпознатите мистификации што на европска сцена се појавија во текот на двата претходни века. Ако не по квалитетот на мистифицираните текстови што ги понуди, тогаш барем по атрактивноста на темата што ја наложи, како и по бројноста на искажувањата што ги предизвика, таа може слободно да се мери со Макферсоновиот „Осијан", Меримеовата „Гусла" и „Кралевдворскиот ракопис" на Вацлав Ханка.

---

[44]) Тодоровски, Гане: „Македонија" на Коста Шахов, „Разгледи" 1965, бр, бр. 10, стр. 996—1024.

Појавата на сите литературни мистификации во Европа, најтесно е поврзана со епохата на романтизмот. Овој литературен правец, којшто никне најнапред во Германија, се јавува истовремено кога почнуваат да се јавуваат и првите знаци на националната свест, фактички тоа е процесот што на општествено-економски план се означува како уривање на феудалниот поредок од страна на веќе зајакнатата граѓанска класа. Будењето на националната свест кај сите европски народи, која се јавува на самиот премин од постарата општествена формација кон поновата, т. е. од феудализам во буржоаски поредок, се карактеризира и со засилен интерес кон литературата, со создавање на национални литератури, на еден заеднички литературен јазик, којшто става крај на помалите, регионални расцепкаsucceeding во територијална, економска, политичка, културна и јазикова смисла. Создавањето на една целина на повеќето подрачја на животот, овозможи и полесно меѓусебно контактирање на попознатите европски литератури. Кај Германците Клопшток (1724—1803) е првото поглавје на националната самосвест и нејзиното потхранување со романтичарска литература. Лесинг (1729—1781) е нејзината вистинска преродба. Никнувајќи во Германија романтизмот ги наложи и своите први нормативи. Тие беа култот кон народната и старата поезија, култот кон личноста со неговите историски и национални теженија и најодзади — тенденциозно-политичката литература. Највисоките идоли на литературата стануваат Хомер, Шекспир и Осијан. Ова е една од заслугите на најистакнатиот германски романтичар Хердер (1744—1803), универзален дух од тоа време: филолог и филозоф, лингвист и историк, естетичар и познавач на митологијата.[45]) Романтизмот во основи е адекватен на германскиот мечтателски дух. Како општа состојба на духот тој ги претпоставува следните определувачки карактеристики.

1) основа на неговото сфаќање на светот е крајната субјективност
2) поетска претстава за стварноста — замена на стварноста со фантазијата, субјективен однос кон надворешниот свет —
3) потполната слобода, односно произволност на уметничката форма — е третата одлика на романтизмот.

Позитивното кај романтичарите е нивната свртеност кон историјата. Тие го разбудија историскиот интерес, загледаноста во дамнешните, заборавени времиња, тие ги воскреснаа вековите и им дадоа поттик на филозофијата и историјата. Романтичарите го потенцираа длабокиот интерес кон фоклорот. Од нивна средина никнаа прочуените браќа Грим, најпознатите собирачи на народни умотворби во Европа. Најодзади: романтизмот треба да се дефинира како едно покомплексно движење кое во својата суштина ја претпоставува фантазијата како разгатка на стварноста.

Постојат и поинакви толкувања на романтизмот или на поимот на романтиката, воопшто, Едно од тие толкувања, кое во случајов нé интересира, гласи дека романтиката никне во Англија, кон крајот на

[45]) Kohan, P. S.: Istorija zapadnoevropske književnosti, kn. I, Sarajevo 1957, str. 326.

минатиот век, кога Перси и Макферсон го свртуваат вниманието на творбите на широките народни маси од средниот век. По тој начин тие на литературата ѝ откриваат нови хоризонти.[46]) Во оваа смисла посебно место ѝ се дава на уметноста. Уметноста пред сѐ треба да биде ослободена од сите вериги на умот и традицијата а творецот треба да ѝ се препушти со полн израз на фантазијата и разоткривањето на чувствата. Копнежот по далечно и по непознатото е суштествен белег на таквата, уметност. Стремежот кон бегство во далечни краишта, во минатото, во нешто недоживеано, исто така се претпочита. Стремежот да се пронајде убавината таму каде што до тогаш не е побарана: во поезијата на простиот народ, среде селанството, среде необразованите слоеви на народот, една е од основниите претпоставки на романтизмот. Со таквото нурнување во минатото, романтичарите придонесуваат во јакнењето на народното чувство кај сопствените народи. Никнуваат науки кои дотогаш не се многу познати и развиени: науката за јазикот, литературната историја, историјата, етнографијата. Тогаш закрепнува и славистиката, како млада и нова научна област.

Во координатниот систем на вака скицираната состојба на духот кон крајот на осумнаесеттиот и почетокот на деветнаесеттиот век, се појавуваат и неколку мошне прочуени литературни мистификации во европските литератури, кон кои се придружува и нашата „Веда Словена".

* * *

Авторот на првата знаменита литературна мистификација која ја заинтригува Европа е шкотскиот учител Џемс Макферсон, (James Macpherson), 1736—1796. Пред да ја обелодени својата прочуена мистификација, тој прави неколку обиди на литературно поле, но без особен успех. Познат е и како собирач на старински народни песни и ракописи на гелски јазик. Во 1759 година тој се запознава со познатиот шкотски писател Џон Хом, кој не го знае гелскиот јазик. (Овде наоѓаме некаква аналогија со Верковиќ и Гологанов)! На барање на Хом и други угледни шкотски писатели од тоа време, Макферсон се согласува да издаде анонимна збирка „преводи" на гелски песни. И тој издава таква книга во 1760 година. Тоа е книгата: „Одломки од старински песни, собрани во планинската Шкотска и преведени од гелски јазик". (Fragments of Ancient Poetry collected in the Highlands of Scotland and translated from the Gaelic or Erse Language.) Доживува голем успех со оваа книга. По ова, презема иследување низ планините на Шкотска во потрага по народна епика. Резултатот на ова патување е новата книга на Макферсон: „Fingal", 1762 година. Ова е мистификацијата што ќе ја возбуди Европа: „старински епски спев во шест книги, напишан од Осијан, син на Фингала, превел од гелски јазик Џемс Макферсон". Следната, 1763 се појавува нова книга: „Temora", а 1765 година: двата епа заедно, под наслов

[46]) Barac, Antun: Hrvatska književnost, kn. I, Književnost ilirizma, Zagreb 1954, v. str. 29.

„Делата на Осијан, синот Фингалов" (The Works of Ossian, the Son of Fingal). И пак со додатокот: „превел од гелски јазик Џемс Макферсон."

Набргу Осијан стекна огромна популарност и слава. Беше прогласен за Хомер на северните народи. (И овде пак асоцијации со нашата Веда Словена: за Верковиќ, илирски Хомер е Андрија Качиќ Миошиќ, за Иван Вазов, Гологанов е „чудовишно плодовит Хомер", за Верковиќ „бугарска Омирка" е Дафина, неговата собирачка од село Просеник, Серско, итн. Колку многу „втори Хомери" а само еден прв и вистински!)

Песните што ги напиша Макферсон и ги издаде како народни, измамувајќи ја јавноста, беа божем од третиот век на нашата ера, сочувани во усмена народна традиција меѓу шкотските горски живеачи. (Сепак поблиску до денот на мистификацијата, одошто „Веда Словена".)

Успехот на „Осијан" се должи пред сѐ на неговата привлечна тема, изнесена низ една сентиментално-меланхолична обоеност со што се кладе почеток на романтичарската поетска традиција во англиската поезија и — во уметничката стојност на делото, кое и по извршениот чин на демистификацијата, подоцна, ќе си остане за секога убава поезија.

„Осијан", тој новооткриен „Северен Хомер" ја возбудува јавноста на цела Европа. Се покренува дебата, која ќе трае подолго и во која среќаваме два лагера: заштитници и одречувачи на автентичноста на делото. Приврзениците на романтизмот, речиси од ред се *за*. Многумина од овие се трогнати од поезијата на Осијан и се соменваат дека во нивно време би можела да се напише таква поезија! Меѓутоа, еден од оние кои искажуваат отворена резерва кон ова дело, Самјуел Џонсон, бара да ги види оригиналиите на гелски јазик! Макферсон ветува, но до крајот на својот живот одолговлечува со најавеното „публикување" на „оригиналите". Гелските текстови најдени по неговата смрт потврдија дека се работи за фалсификат.

Подоцнежните иследувања на оваа мистификација открија дека „Осијан" е компилација од Библијата, Хомер, Милтон и современите сентиментални англиски поети. (Вакво сомение кон „Веда Словена" искажува Јосип Јурај Штросмајер во едно свое писмо до Фрањо Рачки: „Ja još nijesam sav svezak Verkovićev pročitao, ali me neke pjesme također u sumnju meću, a to je neka ženidba talatinska kralja, koja ko da se negdi u Orijentu obavlja! Na jedanput počima se govoriti o nekom kralju Marku, koji stoluje u Trnavi. *Očevidna smjesa iz pjesama Kraljevića Marka*". — Đakovo, 28. III. 1878 и уште: „Što Vam se, molim Vas, čini od Verkovićevih pjesama? *Tu ima stvari travestiranih iz Sv. Pisma.* n. pr. kako se je more rascijepilo da ljudi pređu preko njega suvom nogom", Đakovo, 17. III.. 1878.[47]) — )

Додека во Англија „Осијан" има мошне краток век на восхитување, дотогаш во другите земји доживува бури од воодушевување. Во Англија за него најдолго и највеќе ќе се приврзе Бајрон. Французите го преведуваат највеќе ова дело и се најзаслужни за неговата општо-

[47]) Šišić, Ferdo: Korespondencija Rački—Strosmayer, kn. II, od 6. I. 1876 do 31 31. XII. 1881, Zagreb 1929.

европска слава. Во Русија — Карамзин, Жуковски и Пушкин се обожователи на „Осијан".

Посебни траги „Осијан" остава во Германија, каде врши големо влијание врз Клопшток, Гете и Хердер. На Клопшток „Осијан" му дава поттик за трагање по народната уметност на старите германски барди. Хердер сака да ја посети Каледонија. Гете во својот „Вертер" внесува цитати од „Осијан".[48])

За нас е важно да истакнеме дека преку германската литература Макферсоновиот „Осијан" им е познат на Хрватите од периодот на илиризмот. Што е уште поважно, идеологот на илиризмот, Људевит Гај, во своето дело „Die Schösser bei Krapina", 1826, како мото зема кратка одломка од песната „Berrathon" од Макферсоновата збирка во германски превод.[49])

Потребно е да се присетиме на атмосферата во врска со прифаќањето на Макферсоновиот „Осијан" во Германија и Австрија а преку нив и во Хрватска, заради очигледното влијание кое шкотската литературна мистификација (секако во сеуште недемистифициран облик) ја врши врз литературите на овие земји, посебно да ги изнајдеме и оние пунктови на кои младиот Верковиќ, оформувајќи се идејно-политички токму тоа време во Хрватска, се задржува и подоцна ги применува во своите трагања по паметници од предисториска епоха во Македонија и на Родопите. За тоа дека Макферсоновиот „Осијан" има директно влијание врз Верковиќ и неговото сфаќање на народната традиција, нема никакво сомнение. Мира Јанковиќ во својата студија: „Ossian kao potticaj za sakupijanje narodnih pjesama kod Južnih Slovena"[50]) го изнесува следното мислење:

„Interes za Ossianove pjesme očitavao se u Evropi na različite načine. Značajno je, da je utjecaj Ossiana u Engleskoj znatno slabiji negoli na kontinentu i da su pjesme u engleskoj književnosti ostavile mnogo manje tragova negoli u Evropskoj. Shvatamo li *utjecaj* kao aktivni proces, u kojem se od uzora prihvaća ono što odgovara određenim prilimama, razumjet ćemo, da je Ossian slabije odjeknuo u slobodnoj, ekonomski i kulturno razvijenijoj buržoaskoj Engleskoj, nego u mnogim evropskim zemljama, koje su se u raznim oblicima i na različite načine borile ne samo za političku, već i za kulturnu samostalnost. A Ossianove su pjesme, ili bolje Makfersonove postavke, ukazivale na narodnu predaju kao temelje kulturnoj samostalnosti.

Pri prevođenju Ossianovih pjesama proširuju se Makfersonove rasprave i komentari napomenama prevodilaca. Pišu se rasprave o Ossianu i autentičnosti pjesama, dramatiziraju se pojedine pjesme. Nastaju zbirke „novootkrivenih" pjesama Ossiana, tj. imitacije Makfersonove zbirke. Iz komentara prijevodima, iz djela o Ossianu i korespodenciju oko Ossijanovih pjesama, vidi se i osjeća živa želja da se u i drugim zemljama pronađu pjesme starih barda. Zapisuju se narodne pjesme, koje podsječaju na Ossianove pjesme i

---

[48]) Istorija engleske književnosti, kn. I, sv. II, Beograd 1950. v. str. 506—510.

[49]) Janković, Mira: Ossian kao potticaj za sakupljanje narodnih pjesama kod Južnih Slovena, Zbornik za narodni život i običaje, kn. 38, str. 177—221, Zagreb 1954.

[50]) пак таму, стр. 188.

izdaju stari spjevovi u kojima se vidi „Osianov duh". Tako se u prvom štampanom izdanju iz godine 1800 „Slova o polku Igorevom" u predgovoru (p. VI) kaže:

„Ljubitelji ruske književnosti složit će se, da su u ovom djelu, koje je ostalo iz minulih vjekova, vidi Ossianov duh; to znači da su i naši stari junaci imali svoje barde, koji su ih slavili u pjesmama".

U prvih dvadeset godini poslije prvog kompletnog izdanja Ossianovih pjesama dobiva se prema Denisovoj bibliografiji „Osians und Sineds Lieder" Wien 1784, ovaj sumarni pregled prijevoda i rasprava: do godine 1783 štampano je 16 prijevoda i to 11 njemačkih, 3 francuskih, 2 italijanskih i 1 latinski; 16 osvrta na autentičnost pjesama na engleskom, njemačkom, talijanskom i francuskom jeziku i tri dramatizacije pojedinih pjesama".

Овде ќе спомнеме само толку дека познатиот француски славист Андре Мазон, во својата расправа за „Словото за походот Игоров"[51]) ја смета оваа творба, гордост на руската литература, исто така за мистификација, т. е. дека не е оригинално дело од XII век, туку настанато некаде кон крајот на XVIII век врз основа на „Задонштчината", еп од XVI век и дека е инспирирано од Макферсоновиот „Осијан!"

Да се вратиме на прашањето дали и што му беше познато на Стефан Верковиќ од литературата за Макферсоновиот „Осијан" и се претпоставува ли некакво директно влијание на ова дело врз фиксидејата на горештиот илирски приврзеник да открие во Македонија и на Родопите во узмена традиција паметници од предхристијанската епоха?

Постојат конкретни указанија дека е возможно на Верковиќ да му било познато нешто од литературата за Макферсоновиот „Осијан", поради повеќе подударности на Верковиќевиот начин на барање народни песни од постар датум и општата концепција на Макферсоновиот пример.

Макферсон ги открива песните на Осијан меѓу штотските горштаци во високите планински краишта —

Верковиќ се упатува во сличен таков крај — непристапните Родопски планини —

Клопшток во Германија во 1767 година предлага некој побогат човек да распише награда за изнаоѓање песни од старите барди —

Верковиќ нуди златници на секој кој ќе му достави песни за Орфеј или Александар Македонски!

Се наметнува заклучок дека се́ она што Верковиќ кон 60-те години на минатиот век го чини во Македонија како преусилен чин на упорито и перманентно трагање по Пирин и Родопите, во македонските и бугарските покраини на тогаш малку познатото Отоманско царство, се́ тоа како да е позајмено од веќе слични напори во Европа. Верковиќ иде од Хрватска, каде токму кога тој се формира како личност со одреден идолошко-политички прифил, доминираат идеите на илиризмот, национално-политичко и културно движење, кое во својата програма ги оживува утописките занеси на Клопшток и нему слични за поведување по примерот на Макферсон. Верковиќ прифаќа веќе познати методи: што

[51]) Mazon, André: Le Slovo d'Igor. Paris 1940, p. 45.

да се бара, како да се бара и каде да се бара, методи кои ги наметна Макферсоновиот пример среде германските романтичари. Тие методи на трагање го предвидува она што тој всушност и го вршеше; да се бараат народни умотворби од најстарите времиња во манастирите, во недостапните планински краишта, да се распише висока награда за оние кои ќе изнајдат такви умотворби, да се упорствува во таа акција до фанатизам. Исто така, Макферсоновиот пример покажуваше дека е возможно во усната традиција да живеат такви песни. И уште нешто. Токму во времето на Верковиќевото пристигнување во Загреб, на школување, Људевит Гај врз страниците на својата „Даница Илирска", бр. 24 од 17. VI. 1837 година, ја објавува посланицата на бискупот Врховац, од годината 1813, ја печати во латинскиот нејзин оригинал и во „илирски" превод. На крајот од обата текста придодадена е кратка белешка во која се вели дека по тој повик (посланицата е упатена до клерот на надбискупијата на Врховац, со повик за собирање поодделни зборови, поговорки и народни песни) се собрани навистина многу песни по Бачка, Срем, Србија, Црна Гора итн., но дека „у осталих странах Велике Илирије, колико нам је знано није нитко у ту њиву ни српа унесао". Им се пружа значи убава можност на сите „родољупци" да стекнат заслуги на ова поле. Оваа придодадена белешка всушност е исто така повик за потамошно собирање на народни умотворби.[52])

Ако се има предвид дека во Хрватска кон 1837 година „Даница" на Гај е скоро единственото гласило на хрватски јазик и всушност лектира на сите илирски приврзаници, не е нелогично да се претпостави Верковиќ да биде запознат со интенциите на вакви и слични апели!

* * *

Во Франција, во првата половина на минатиот век, под влијание на романтиката, се јавуваат неколку познати литературни мистификации. Французите пројавуваат интерес за литературите на другите народи: за шкотските балади на Макферсона, за шпанските романси, за песните на живеачите на грчките острови и за песните на скоро непознатиот народ илирски или морлачки! За литературите на Јужните Словени или како тогаш ги наречуваат: Илирите, прв се искажува опатот Фортис. Во книгата „Патување во Далмација", која излегуа на италијански јазик во 1774 а веќе во 1778 и на француски јазик во Берн, е даден првиот превод на позната српска народна песна „Жалосне пјесанце племените Асан-агинице". Мајката на францускиот романтизам — Госпоѓата де Стал — секако под влијанието на Хердер и Гете, обраќа внимание на поезијата на Далматинците. Таа во своето автобиографско дело „Корина" пишува дека поезијата на Далматинците, т. е. морлаците, личи во нешто на поезијата на Осијан иако тие се живеачи на Југот! Во Франција почнува да се говори за „илирска" литература, како за литература со голема иднина. Сд подвлекува дека Илирците имаат своја „Илијада" а тоа е „Осман", мислејќи дека епот на Гундулиќ е народна песна.

---

[52]) Janković, Mira: Ossian. . .str. 214.

Како прво „откривање" на српската поезија од страна на француските романтичари е збирката на словенски новели и песни што ја издава 1831 година во Париз, Шарл Нодје, под наслов „Смара". „Smara ou les Demons de la nuit. Songes romantiques tradiuts de l'esclavon du Gonte Mahime Odin, par Ch. Hodier, Paris 1821).[53])

*Смара* на Шарл Нодје е со мали исклучоци мистификација .

Во 1827 година, во Франција се појавува попознатата мистифи-, кација — „Гусла" на Проспер Мериме. Со неа како да се сака да се открие „поетскиот гениј на племе од големата фамилија словенска" и неговиот јазик е „еден од најубавите на светот, од кој се родил и полскиот и рускиот" — се истакнува во списанието „Глоб", органот на француските романтичари. „Изгледа дека словенските гуслари наскоро ќе станат толку славни колку харфата Осианова" се подвлекува на истото место.

Мистификацијата на Проспер Мериме, познат француски романтичарски писател, излегува во Штрасбург 1827 година, под наслов: „Гусли или избор на илирски песни, збрани во Далмација, Босна, Хрватска и Херцеговина" (La Guzla, ou Shoix de poesies illuriques recueilles dans la Dalmatie, la Bosnie, La Groatie et l'Hercegovine. — Strassburg et Paris). Книгата содржи дванаесет страни предговор и 257 страни текст.

Во предговорот на ова дело Мериме кажува дека тоа се песни на еден див народ, дека тој ги преводи за потесен круг пријатели, дека тој е квалификуван за овие преводи, бидејќи, мајка му била морлакинка од Спљет. Морлаците биле жители на Далмација, кои зборувале словенски или илирски.[54])

Овие песни, пишува Мериме, божем биле собрани од гуслари, т. е. словенски борди (joueurs de guzla), старси-божјаци, бедни скиталци, кои се талкале од село до село пеејќи романси, колку за залче леб. Еден таков гуслар, по име Хиацинт Маглановиќ, писателов познавал.

Збирката „Гусла" на Проспер Мериме содржи 32 песни од историска или полуисториска содржина. Се говори за народни верувања во магии, во вампири, во зли очи и уроци! И во оваа литературна мистификација има многу допадлива поезија. Јован Скерлиќ, кој во неколку наврати пишувал за оваа мистификација, ја подвлекува посебно како убаво остварување песната за храбрите ајдути. Има и други убави, текстови: Даничиќевата сакана, Максим и Зоја, Убавата Софија, итн- За оваа мистификација постои обемна студија од Војислав М. Јовановиќ под наслов „La Guzla" de Prosper Merimee. Париз 1911 година.

Книгава на Мериме нема во Франција скоро никаков успех! Самиот автор кажува дека сенасе за неа пројавиле интерес седуммина читатели, вклучувајќи го тука и словослагачот. Но, надвор од Франција „Гусла" постигнува неочекуван супех! Во Англија, Германија и Русија

---

[53]) Скерлић, Јован: Француски романтичари и српска народна поезија, СКГ, 16. 5. 1904.

[54]) Скерлић, Јован: Проспер Мериме и његова мистификација српских народних песама, СКГ, 1. XII. 1091, с. 355/6.

пројавуаат голем интерес за ова дело. Во Германија некој научник пишува дисертација за збиркава. Големите имиња на словенскиот романтизам — Мицкевич и Пушкин исто така едно време се восхитуваат од неа. Мериме во тоа како да ужива, зашто својата мистификација ја смета за „блескав успех"! И пишува по тој повод: „Кога генијот на една голема раса, која ја претставува нејзиниот најславен поет, се познал себе си во една литературна мистификација, никој веќе нема право да го омаловажува тоа дело, па дури ни оној, кој му е негов автор"![55]) Мериме овде мисли на Пушкина, кој преведува на руски неколку песни од оваа збирка, во текот на 1832—1833 година, објавувајќи ги 1835 година под наслов „Песни западных Славян".

За Меримеовата „Гусла" се искажува и Гете. Тој го прифаќа делово како добра литература, но се сомнева во неговата автентичност. Во насловот ГУЗЛА гледа анаграм на едно дело од постар датум на Мериме — ГАЗУЛ! Мериме самиот признава дека „Гуслите" се само една мајсторска мистификација, не криејќи си ја радоста и гордоста на својот успех. Причината да ја сочини оваа мистификација, Мериме ја објаснува со тоа што сакал да им се потсмее на романтичарите за таканаречаната нивна пренагласена теза за локална боја во литературното дело.

* *

И уште една мистификација во првата половина на XIX век ја разбранува европската јавност! Беше тоа „Кралевдворскиот ракопис" на Вацлав Ханка, најпознатата мистификација во чешката литература.

Вацлав Ханка (1791—1861) е еден од истакнатите чешки словенофили. И тој, како Макферсон, стартува на младини со поетски творби, кои немаат уметничка стојност. Преведува српски народни песни од Вуковата „Песнарица", го преведува од руски „Словото за походот Игорев", се занимава со проучување на старочешкиот и старословенскиот јазик, автор е и на една чешка граматика. Ханка настојува кај Чесите да разбуди интерес за јазикот и културата на останатите словенски народи. Одржува многу врски со претставниците на словенската наука. За ова најдобро сведоштво е книгата на Вл. А. Францев „Письма к Вячеславу Ганке из слвянских земель", Варшава 1905. Сепак, најпознат ќе остане како мистификатор. И неговите литературни мистификации, како што беше случајот со Макферсона, се распространуваат многу по цела Европа.

Во 1818 огдина Ханка ја издава книгата „Rukopis Kralewedvorsky", божем старочешка поетска творба. Тоа е збирка што содржи епски и лирски песни. Кажува како го открил овој ракопис во местото Кралове дворе, како пронашол таму пергаменти, дел од пообемно, старо и скоро загубено сочинение. Секако, чешките патриоти му аплаудираат, се поткрева чувството на национална гордост.[56])

[55]) пак таму. . .

[56]) Пенев, Боян: История на новата българска литература, III, София 1933, в. стр. 181—188.

Смислата на појавата на оваа мистификација се открива во желбата да им се внуши на Чесите уверението дека старата чешка литература е толку богата, колку и литературите на најкултурните европски народи, дека традицијата на чешкиот народен гениј познава творби со бесценети уметнички достоинства, кои се одликуваат со родољубиви чувства.

Набргу и оваа мистификација ги минува границите на својата земја. Делото се преведува на повеќе јазици: германски, француски, англиски, унгарски, италијански, дански ,и на сите словенски јазици. На македонски го преведуваат: делумно Константин Петкович во 1852 а целосно Рајко Жинзифов во 1862 година.[57])

Скоро седум децении егзистира ова дело како оригинална творба на народната литература (1818—1886), додека конечно не се докаже дека е мистификација! Гете пројавува жив интерес и за оваа мистификација. Многумина учени веруваат во автентичноста на оваа творба. Во прв ред — Павле Шафарик.

Поттикнат од необичниот успех, Ханка продолжува да фабрикува и други „откритија" — Snemy, Libušin soud Rukopis Zelenohorsky. Во 1828 соопштува дека нашол стар чешки превод на Јоановото евангелие, од XI век. Исто така додава Глоси во средновековниот речник Матер Верборум, претставувајќи ги за старински.

Ханка бездруго солидно е подготвен за една ваква мистификација. Со тоа се објаснува и фактот што треба да помине долго време додека не се развенча лажната слава на неговите божемни откритија! Одлично владеел со техниката на старочешкото стихотворство (Гологанов нема чувство за ритмика!), го познава јужнословенскиот десетерец. Ханка во работата над мистификациите не е осамен, туку има спомагачи: Јозеф Линда. В. А. Свобода и др. Се гони патриотска тенденција: борбата на Чесите за политичка самостојност, борбите против Германците, хероизмот на претходниците!

Рајко Жинзифов, во својот напис „До читателот" (предговор кон преводите од „Кралевдворскиот ракопис", од 1863, незнаејќи дека делото е мистификација, не ја сокрива својата одушевеност за него, па по тој повод инсистира и низ македонските страни да се пребара повнимателно по цркви и манастири, да не би да се изнајде нешто слично. Не е ли и ова една од сугестиите што и го трасираат теренот на појавата на Веда Словена? Со оглед на важноста на овие редови, ќе го приведеме тој цитат од спомнатиот негов предговор кон преводите на „Кралевдворскиот ракопис":

„Многу векове чешка-та съдбина таила е тая ръкопис от чешкого народа и бог знаит дали ќе беше она позната славянскому миру, ако да не беше славнийт и прочутийт чешкйт учен мъж и народоюбец В. В. Ганка, кој преди две години премина във вечен живот, като остави накоду си живо и славно паметуване за себе си, кое ќе останит до века, преминувайќи из рода в род. В 1818 год. В.В . Ганка пътуваше по чешкославянските земли, за да разгледат старите паметници чешкого языка

[57]) Спасов, Александар: Рајко Жинзифов, ракопис на докторска дисертација, копје 1959, в. стр. 67,

и като стигна в град Кралеве-Двор му ся згоди да открием в тамошните црква посреди многу друзи стари книги зафрълени, ръкописите, коя после стана позната свету под име К р а л е в д в о р с к а р ъ к о п и с. Но тоа беше само малку отломок от целна староставна книга, коя не ся знаит како и кога е загинала: но мислят што она изгоре в пожаръг. кой ся згоди в 1750 г. или я уништи некой си от црковните служители Овде мие и без да штем, със сърдечна тъга и скърб си наумуваме клетата съдбина, коя е достигнала българските староставни книги и ръкописи. Колку и колку народни съкровишта са уништили, са изгорели лютите гонители на нашата славянско-българска народност? Колку и колку. . . Но нека господ отплатит на лютите фанариоти за това нихно безчовечно дело; но не гледайќи на той страшен потоп, кой настигна нашата стара книжнина, мие сегашни българи, потомци на славните ни дедове, *треба да истърсиме сите наши църкви и манастири и пр. . . можеби да е останало некое старо съкровиште, в кое, като в огледало ште видиме животът на нашите дедове; негли нам клета ни съдбина оставила негибната некоя си ръкопис, като на руси-те славното С л о в о о п ъ л к я И г о р е в е. на Чесите нихната им К р а л е в о д в о р с к а р ъ к о п и с и пр.*"[58]) (Подвлеченото мое — Г. Т.)

Сега е веќе појасно зошто Жинзифов во 1867 му се става на располагање на Нил Попов, преведувајќи ја на руски „Женидбата на Орфеј", првата песна од големиот корпус на Веда Словена што се јавува пред светот! Секако му се разнежило срцето на македонскиот емигрант во Москва при веста дека и во неговата татковина е пронајдено „старо съкровиште, в кое като в огледало ште видиме животът на нашите дедове"!

Бојан Пенев во својата Историја на новата българска литература, том III, стр. 185, пишувајќи за Ханка, вели дека „Веда Словена" на Верковиќ и Гологанов е *подражение*, на „Краледворската ракопис"! Заклучокот е доста ad hoc, но сепак укажува; сите мистификации во минатиот век познаваат помеѓу си повеќе допирни точки. Токму и затоа им посветивме во овие отклонувања толку страници — за да можеме да извлечеме извесни заклучоци, споредувајќи ги една со друга, доближувајќи ги и разделувајќи ги една од друга. Сличности и разлики меѓу нив има многу, па кога се говори само за „Веда Словена", од полза е бездруго аналогијата со „Осијан", „Гусла" и „Краледворската ракопис".

* * *

Доселувајќи се во Македонија кон 1850 година, Стефан Верковиќ се настани за постојано во Сер. Не случајно го одбра овој град за местожителство!

Кон средината на минатиот век сета Македонија речиси тоне в мрак и се наоѓа под силно грчко влијание. Сер е еден од оние македонски градови, каде грчката национална пропаганда имаше пуштено најсилни корени. Нека се присетиме само како го опиша овој град Виктор Григорович во своето Путешествие по Европејској Турции, од 1848 година:

[58]) Жинзифов, Райко: Публицистика, кн. II, София 1964, стр. 237.

„. . .Серрес (Сер, Сяр), лежи на восточной оконечности долины, примыкаюшчей к горам. Обширный и многолюдный город этот, почитается в торговом отношении, после Солуня, первим. Его не славянския древности описаны антиквариями. . . видел греческое училиште, но неимел никакого сообщчения с Болгарами. Жители города — Турки, Болгаре, Македоно-влахи и Греки. Последние два елемента заметно подавляют болгарски.''[59])

Самиот Верковиќ во едно писмо од 1872 ,говори:

„Кад ми је пре десет година поверена радња на овој страни, овде све је боравило дубоки сан! Код словенске масе ове стране дотле е било угасило се чувство народности, да му се стидели именовати своим, народним именом! Све је до толиког степена било опоено и занешено за елинизам, да сам се испрва био побојао да ће мучно штогод бити од онога што се преко мене жели постићи. Радњу дакле почнем под аушпицијама сасвим трњавима и сумњивима. Није било могуће другчије прибавити симпатије за нас, већ једино пробуђењем код њих љубави за своју словенску народност. Мало по мало, почну се око мене купити брозелити, тако да у растојању едне године пође ми за руком склопити свезу с таквим лицима кои су у стању били повући простоту за собом, тицало се предузети каквог ми било драго. Што ми се успех увенчао тако лепим начином, узрок друго ни е било, већ моја ретка искреност и женерозитет''.[60])

Арсени Костенцев,[61]) Јона, Маџаров[62]), А. П. Стоилов,[63]) Васил Кънчев,[64]) Иван Катарџиев[65]) во свои прилози кои се однесуваат за Сер и Југоисточна Македонија, исто така ја подвлекуваат тешката положба на словенскиот македонски елемент во овој крај. Во овој дел на Македонија словенското сознание тоа време не покажува доволно видливи знаци и навистина, првата задача што пред себе Верковиќ ја има е да го разбуди тоа неразгорено чувство на припадност кон сопствената народност, па кога ќе дојде заповед или решение од Европа да се прашаат македонските христијани што се, да кажат дека се Словени а не Елини!

Таа задача („. . .да Словени македонски при решавању источног питања признају себе Словенима а не Грцима. . .'') во тек на цели дваесет и седум години (од октомври 1850 па сé до избувнувањето на Руско-турската војна во 1877 година) тој успешно ја обавува, така што кон 1870 година, може скокојно да рече:

---

[59]) Григорович, Виктор: Очерки. . . стр. 143.

[60]) Катарџиев, Иван: Некои моменти од политичката дејност на Верковиќ во Македонија, врз основа на негови писма, Совр. X, 1, 80—92.

[61]) Костенцев, Арсени: Спомени. . .

[62]) Маджаров, Иона: Автобиография. . .

[63]) Стоилов, А. П.: По възраждането. . .

[64]) Кънчев, Васил: Пътуване по долините на Струма, Места и Брегалница, СбНУ, X, 1893, стр. 84.

[65]) Катарџиев, Иван: Серскиот санџак од крајот на XVIII век до 1879 година, Скопје 1959.

„Задатак, дакле, да македонски славени не постану пленом Елинизма, може се рећи да је постигнут и обезбеђен. Наравно, то ће се тек онда поуздано увидети, кад куцне час одсуђен, али ја би смео одрешито рећи да не ћу бити посрамљен, имајући својих повереника у маси народа".[66])

Верковиќ се вклучува активно во сукобот што не со години, туку со векови се одвива таму, на работ од големиот словенски океан и острите литици на елинските брегови. Тој сукоб се заострува кон средината на векот, кога од страна, на веќе две-три децени слободната грчка држава, почнува да се води системна и организирана пропаганда за погрчувањето на јужномакедонските краишта, преку разни етерии и силогоси. Во таа борба, која за нас Македонците, за жал и несреќа уште трае, Стефан Верковиќ има мошне значајна историска улога и удел.

Евидентна е во нашата историска наука таа ползотворна сестрана и неуморна ангажираност во народното осветување, Меѓутоа, да не заборавиме дека него наваму го довлекуваат и други поттици и амбиции, кои подоцна самиот тој напрецизно ќе ги разјасни. Тоа е идејата да собира и изнајде низ најзатантените покраини на Источна Македонија и Родопите старини, народни умотворби и документи, за што мечтае целиот живот. Сиот обземен од идејата за индиското потекло на Словените, верувајќи дека во македонските народни преданија мора да има траги и аргументи за тоа, во време кога за ова се говори и од многумина други, тој како да не сака да ја испушти животната шанса што му се пружа: да стекне светски глас, откривајќи во непроучената Македонија „свештени талисман свеславенских прадједова", да го сврти тркалото на човечката историја, т. е. „точак историје човештва из колосовине, по којој оно досад јурило је, сврнути у други правац. . .!".

Се разбира, оваа црта на грандоманија која почнува да му ја разјадува душата, го оттргнува од позитивните активности, кои горе-долу ги вршеше на едно задоволувачко за она време нови. Некаде по 1860 година, откако ќе го издаде првиот зборник на македонски песни и со тоа посебно ја збогати македонската фолклористика, етнографија и литература, тој ќе му се одаде со необична фанатичка решителност на исполнувањето на „големата мисија на судбината"!

Во лицето на Верковиќ, таму некаде по 1860 година треба да гледаме веќе еден самопрогласен месија на славјанството. Секако тој самиот немаше да завлезе толку во еден, пред сé психолошки, потоа историски апсурд, ако не го потхрануваа во таа и таква негова занесеност многу сериозни личности, претставници на науката и политиката од повеќе европски земји. Кога веќе, малку подоцна, кон 1865 година, му се придружува и Гологанов, враќање од започнатиот пат нема. Почнува една фантастична авантура во сферите на најинвентивната фикција на минатиот век, можеби. Почнува играта околу создавањето на мистификацијата „Веда Словена" Последната во нанизот на големите литературни мистификации од XIX век.

---

[66]) пак таму. . .

* * *

Со собирање на народни умотворби Верковиќ почнува активно да се занимава од 1855 година[67]). Од тогаш, всушност води корен и неговиот специјален интерес за паметници од далечното минато. За ова пишува Кирил Пенушлиски во својот труд „Стефан Верковиќ како собирач на македонски народни умотворби". Користејќи податоци од преписката помеѓу Верковиќ и Велимир Гај, која се чува во Архивата на Свеучилишната књижница во Загреб, Пенушлиски констатира:

„По повторното доаѓање во Македонија (1850) и настанувањето во Серез, Стефан И. Верковиќ, тукуречи, постојано патува и ги обиколува македонските градови и села. Во прво време, покрај својата редовна работа на српската пропаганда, за која инаку од разбирливи причини немаме доволно податоци, тој се занимава со истражувања „како наши народни старина и споменика", тако и класични древности сваког рода". Но, како самиот вели, патувајќи по Македонија, покрај оваа главна работа тој собирал и македонски народни умотворби.

Ако ова сведоштво на Верковиќ го земеме за точно, тогаш на прашањето кога кај него се родил интересот за собирачка работа на македонски народни умотворби, односно кога тој активно почнал со нивното собирање, би можело да се одговори, дека тој веднаш по доаѓањето во Македонија почнал и со оваа работа.

Меѓутоа, на едно друго место, во своето писмо до Велимир Гај, од 20/4 март 1869 година[68]), Верковиќ на ова прашање поинаку одговара. Изнесувајќи му го на Гај историјатот на својата идеја за индиското потекло на Словените, односно на Тракo-Илирите и начинот на пронајдокот на песните што ја докажувале исправноста на неговите мисли и заклучоци по ова прашање, Верковиќ — скоро на поетски начин — му ја изложува на овој склоноста на Македонските Мрваци и Помаци кон народните песни и пеењето: „Једне јесењске ноћи, — му пишува тој на Велимир Гај, године 1855, у време бербе, тргне ме од сна громка јека од певања из оближњега суседства. По гласу и напеву познам да су Бугарске Марвакиње из оближњи планински села, која се налазе северно од Сереза низ огранке Перинске планине, Играле су хоро: једри звук њихова певања јечаше по мојој соби и заглушаваше ми уши. . .".

Од ова пеење, што продолжувало од ноќ на ноќ, сè до мугрите, од разговорот што го водел со својот домаќин по прашањето за надареноста на Македонците кон пеењето, наспроти на Грците, кои немале смисла за песна, и од книгата на Помпоние Мела — му објаснува натаму Верковиќ на Гај — тој дошол на мисла дека во македонските народни песни од тој крај несомнено мора да има траги и докази за потврдување на неговата теза за потеклото на Словените.

Резултатот од сето ова бил тој што Верковиќ веднаш почнал прилежно да собира песни, прикаски и обичаи по околните предели.

---

67) Пенушлиски, Кирил: Стефан Верковиќ, собирач на македонски народни умотворби, ракопис на докторска дисертација, Скопје 1956, в. стр. 77.

68) АрхСвКнЗ — Р 4039.

„Нашавши певца или певачицу, — пишува тој, — не би ји напуштао пре но што би ми све казали што знају. *У исто време растишем на све стране моима пријатељима и знанцима по оближјим казама, солунској, кукушкој, меленичкој и другима, да истражују по народу песме о царевима македонским. . . Пријатели све обећају ми испунити молбу и жељу, но што се тиче о македонским царевима и трачким старим песницима ова примедба неке образованије не само што изненади, него им и велики смех проузрокује. . .''*[69]).

Според изјавите на самиот Верковиќ, од неговиот предговор кон I том на „Веда Словена", тој со собирачка активност се занимава од март 1856 година. За околу четири години, т. е. до 1860, кога ќе се појави неговата книга со македонски народни песни во Белград, тој присобрал околу 1.000 песни и приказни.

Потребно е да видиме кои беа тие луѓе, кон кои Верковиќ се обраќа да му собираат песни „о македонским царевима и трачким старим песницима", кои не само, како вели, не се изненадиле, туку и се изнасмеале!

Од обемната заоставнина што се чува во Архивата на Бугарската академија на науките во Софија узнаваме дека Верковиќ бил во писмени контакти со скоро сите учители низ Македонија, од кои барал и добивал податоци за етнографијата, историјата, географијата, статистиката, фолклорот и други области на неговиот интерес. Исто така, тој контактирал и со многумина повидни луѓе од тракиските области што се граничеле со Македонија. Тоа се: Павел Божигробски, свештеник од село Кониково, Еницe Вардарско,[70]), со кого разговара околу прашањето дали Мелничани ќе станат унијати, потоа со солунчанецот, Д. Типов, кој собира за него народни песни, со ресенчанецот Андреј Анастасов, кој му готви описание на Ресен, со С. И. Стефанов од Цариград, со Сава Филаретов, др. Ст. Чомаков, со Димитар Македонски, кој започнал опис на Македонија, па го советува да не ги опишува сал големите центри, туку и помалите селца, каде јазикот и обичаите се најдобро сочувани, со Венијамин Мачуковски, познатиот македонски учебникар, од кого бара да му запише песни за Александар и Филип, но кој само му испратил опис на Магленската кааза и неколку свадбарски песни. Со Мачуковски Верковиќ кореспондира од 1863 до 1871 и интересно би било да се проучат посебно нивните врски! Верковиќ потаму одржува контакти и со Георги Динков, кој негодува против некои европски учени, кои тврделе оти Македонците се од грчки происход. Динков готви исто така опис на Македонија, дел од кој ќе објави на страниците од цариградскиот бугарски печат (за солунската кааза). Контактира со солунчаните Петар поп Димитров, Д. Божков, Георги хаџи Бошков, со неврокоплијата Павле Стојанов, со Кузман Шапкарев, од која преписка се сочувани 42 писма од 1856—1875 година, со кукушанецот Атанас Кушували, од кого се сочувани 33 писма од 1860—1884, со неврокопијата Тома. Н. Поповиќ, кој му собирал песни и со кого исто така помеѓу 1859—1888 изменил

[69]) Пенушлиски — Стефан Верковиќ. . . стр. 76.

[70]) АрхБАН, Фонд Веркович, Писма на Македонци, папка 6—10, арх. ед. 107—1145.

над триесетина писма, со неврокопијата Никола Ив. Ковачевски, кој исто така му собира народни песни и обичаи, со Дуков Илија, исто од Неврокоп, (над триесет писма помеѓу 1863 и 1874), со Димов Димитар од Неврокопско (триесетина писма помеѓу 1855—1873) кој му собира народни песни, обичаи и гатанки, со С. Л. Харизанов од село Влахи, Мелничко, со Христодул Божиков, од село Висока, Солунско, кој му запишува митолошки песни, со Ташо Божинович од село Мачуково, кој во 1865 го известува оти неможел да најде певец кој би знаел песни за царот Александар, со Д. Павлов од Штип кој му го изнесува впечатокот свој и на своите сограѓани од прочитувањето на Орфеовата песна во 1869 и 1870 година, и му се ветува дека ќе бара низ народот песни и антики и ќе направи опис на штипската кааза, со браќата Арсени и Михаил Костенцеви, исто така од Штип, кои му испраќаат некои антики, со Арсениј Георгиев од село Робово, Струмичко, кој му ветува да му прати голем број песни и му испраќа некаков црковен текст за раѓањето на Христа, со Ташо, М. Храненик од Струмица, кој му ветува да направи опис на оние каази кај имал пријатели, со А. К. (нечитливо име) од Скопје, кој во 1865 бил затворен затоа што власта турска му заловила едно писмо од него, па трудот со описот географски на Скопје пропаднал при затворањето, со Георги Шулев од Скопје, со Михаил Ковачевиќ од Скопје, кој се интересира дали во Сер се продаваат портрети на руски, бугарски и српски владетели и просветители, со Стефан Салганџиев, бугарски учител во Сер, со Кристораб Божиков, кој му собира песни, прикаски, антики, статистички податоци и го известува оти започнал некаков лексикон, со прочуениот зограф Дичо, од село Тресонче, кој му праќа ракописи и стари печатни книги, со Христо Алексов од Радовиш, кој му готвел опис на радовишката кааза, со Михаил Џамбазовиќ од Прилеп, кој го известува дека во манастирот Зрзе нашол стари ракописи, со Никола Петров, народен будител од с. Старчишта, Неврокопско, кој му собрал антики, со Димко хаџи Иванов од Дупница, со Георги Иванов од село Броди, Серско, кој собира податоци за неврокопската кааза, со Михаил поп Николов од Берово, кој му собира песни и приказни, со Пецо Милчов од Берово, кој му праќа опис на Малешевската кааза, со Димитар поп Георгиев, од Берово, кој исто така му собира антики и се консултира со него за народните работи.

Кон овој долг список на лицата до кои Верковиќ се обрати да му изнајдат песни за старите македонски цареви и за тракиските певци Орфеј и Линус, ќе придодадеме уште неколку имиња од родопскиот крај, со кои издавачот на Веда Словена се допишуваше.

Во прв ред да го спомнеме Ст. Захариев од Пазарџик, кој исто така му собира антики, му готви опис на својата кааза и го известува, преку краток опис, за едно од него најдено старопечатно српско евангелие, со Самарџиев од Пловдив, со Димитар Бисеров од Дупница, кој по прашањето за Веда Словена пишува позитивно во неколку бугарски весници, особено афирмативно во цариградската „Македонија", со книжарот Христо Г. Данов од Пловдив и на крајот со Христо д. Константинов од Пловдив, кој исто така пишува неколку пати позитивно за Веда Словена, важи како најдобар познавач на родопските краишта а

еднаш и учествува (во втората мисија што ја организира Министерството на народната просвета на Бугарија во јуни 1892 година) во проверката низ оние места по Родопите, за кои Гологанов соопшти дека живеат пеачите на песните што влегоа во корпусот на „Веда Словена".

Од долгиов список имиња на лицата кон кои Верковиќ се обрна со апел да му собираат песни за македонските цареви и тракиските певци, ниту еден не можеше позитивно да му одговори дека во народот постојат такви песни, од едноставната причина што навистина такви песни немаше. Но Верковиќ не се разочара. Тој е упорит. Неговата фанатичка одрешеност да успее ќе чека сé до појавата на Јован Гологанов! Таа „одлучност, стављена на криве темеље, а вођена слепом фантазијом и патриотском вјером „како ќе напише др. Велимир Дежелиќ[71]) ќе му донесе глас, но — светски глас на мистификатор!

Како што пред стотина години пред него и Џемс Макферсон тврдеше, Верковиќ верува дека „умни живот старих предака Словена најзнатније и најважније своје трагове и споменике оставио у простонародном преданију, у народним песмама, приповедкама и причама"[72]). Тој верува дека ако се оддаде на најревносно иследување на древните народни умотворби и преданија, во песните и кажувањето на простиот народ, „неби ли ми Бог и среќа јуначка дали да пронађем какве важне споменике наше древне прошлости, сачуване у усменом преданију нашег простог, неизопаченог народа"[73]).

Десет години никој не му се јавува а на толкумина им се обрна! Не преклонува. Му се подбиваат: „Сви љубезно се отзову мојему позиву. Но међу њима је и таквих, кои се врло удиве и слатко насмеју овој мојој по *њиховоме мјењу* веома чудној мисли и накани, приметивши ми да се нису могли довољно начудити како ми је то могло на памет доћи, почем је опште познато да Словенима на балканском полуострову ни најмањег трага није било до времена цара Ираклија!. . . то не могне ни најмање поколебати моју намеру и надежду, да ће се тим путем моићи доћи до важних откровенија и доказа о тамним и непознатим предисторијским стањама овихь Словенских народа"[74]). Му испраќаат од време на време врзопи со песни и раскази. Но сите тие прилегаат на оние — веќе собраните! Се збираат купишта народни песни во неговиот дом, но не и тоа она што го интересира! Каква ли трагика за македонскиот фолклор: сé тоа оди попусто, гине пропаѓа заради таа негова заслепеност. Тој копнее по народни творби во кои ќе има трага од древното предисториско минато, од паганското минато на Словените.

И така — „док сам се борио са оваквим мислима, јави ми се изненадно једно ново познанство из околице гласовите Перин планине. Зажелим дакле да још од овога новога пријатеља покушам срећу, па ако још и оданле не буде ништа, тада биће извесно да не могу наћи ни онамо гди сам мислио и предпостављао нешта врло важно и врло старо, за

[71]) Deželić, dr Velimir: Verković i Hrvati banske Hrvatske, NSt, 11, 1940, 205—219.
[72]) Веда Словена, I, в. предговор, стр. 5.
[73]) пак таму. . .
[74]) пак таму. . .

објаснење тих прастарих непознатих времена и стања, следователно да ће паметније бити оканити се залудног труда трошка и напрезања. . . Међутим, не мине ни један месец дана од овога последњег познанства а од њега ми приспе један мали свежањ, песама, међу коима *вољом божијом, била је и једна таква, која је торжествено навешшавала да се обистињава једна од најсмелих мојих надежда и предпоставка а која је сасвим противположена ономе, што се и до сада обште веровало као темељито и неприкосновено у смотрењу древности Словена у овим земљама. То је она мала песмица о Александру Великом*[75]).

Јован Гологанов му ја испрати на Верковиќ првата фалсификувана народна песна. Тоа беше на ден 23 август 1865 година. Во своето деветто по ред писмо што му го испрати на Верковиќа откако се запознаа, тој се одлучи на измама! Му напиша

„Драги ми пријатељу!

. . . сега ви праштам една песна од Александра, љубопитна. Преписах ја од Разлошки певец. Тој ми каза чи знаи оште три песни за Александра, но немаше времја да ги писа, зашто беше наврвил за Валовишта. Давах му 10 гроша да остане да ми каже, но нехти. За таја песна му дадох 2 гр. понеже не искаше да слезе од коња. . .

Ваш искрени пријател
Јован П. И. Економов"[76])

Така отпочна големата и долга игра на меѓусебна измама и лековерие, игра која ќе продолжи цели три децении, игра во која ќе се измислат 300.000— те стиха на прочуената литературна мистификација „ВЕДА СЛОВЕНА", и —

Ќе се оцрта едно од најзанимливите поглавја на македонскиот романтизам.

* * *

Веста дека се откриени во усмената традиција на македонскиот фолклор песни од најстари времиња, набргу се разнесе низ светот. Првата вест за „епохалното" откритие пристигнува во Москва во мај 1867 година, кога во овој град се одржува серуската етнографска изложба. Верковиќ нарочно чека на овој момент, иако веќе две години станаа како македонскиот селски учител Јован Гологанов го снабдува со слични измислици, зашто изложбава се одржува по време кога се собира и првиот општословенски собор и веста има индиректно-политички карактер, та западноевропската преса почнува да коментира за некакви страшни опасности од панславизмот.

Истава година излегува во Москва книшката:

„*Древняя болгарская песня об Орфее*". Открытая Стефаном Верковичем, сербским и болгарским археологом. Издание *В*. А. Дашкова. Москва, 1867, IV, 49 стр.

[75]) пак таму. . .

[76]) АрхБАН, Фонд Верковиќ, Писма на Гологанов до Верковиќ, папка 13.

Оригиналниот текст на оваа песна носеше наслов: „Орфеова женидба со ќерка на харапска крале”. Имаше 852 стиха и беше датирана со: 18/30 мај 1867, Серес. Самиот Верковиќ, во свое писмо до нејзиниот издавач, Нил Попов, ја нарече „химна за Орфеј”! Печатена паралелно на македонско-бугарски оригинал (Гологанов пишува на еден доста нестабилен јазик, во кој се мешаат често црти на неговиот роден македонски дијалект и елемент на тогаш сеуште недооформениот бугарски литературен јазик — Г. Т.) и руски превод, направен од Рајко Жинзифов, оваа книга предизвика жив интерес среде руската општествена јавност.

По седум години, (1874) во Белград се појави првиот том на „ВЕДА СЛОВЕНА”. Во 1881 година, во Санкт Петербург беше издаден и вториот том на оваа мистификација. Третиот и можеби најобемниот том не го доживеа своето публикување. Остана во ракопис, бидејќи веќе постоеше огромен отпор против автентичноста на овие песни.

За песните што го сочинуваа огромниот корпус на Веда Словена уште од првите одзиви од 1867 година, мислењата се конфронтираа на ЗА и ПРОТИВ, на восхит и безрезервно прифаќање и на сомнение и критичка резервираност! Во тоа мноштво од искажувања имаше повикани и неповикани, лаици и експерти, негатори и афирматори, ironични и егзалтирани! Воопшто — се начна еден разговор за словенските Веди, кој трае, ете веќе, скоро цело столетие!

Луѓето што се обидоа преку некаков научен метод да му пристапат на ова прашање, беа разделени во текот на таа десетдецениска дебата ЗА и ПРОТИВ „Веда Словена”, главно на две групи. Во првата група треба да ги вклучиме сите оние, кои „наседнаа” на измамата, па ова дело на Верковиќ и Гологанов го третираа како автентична народна старина. Меѓу поизвесните имиња на заштитниците на „Веда Словена” треба да ги спомнеме Французите Емил Бирнуф, Албер Димон и Огист Дозон, Чехословаците Јанко Шафарик и Леополд Гајтлер, Пољакот Александар Ходзко, Германците Флигер и Пôхдорски и Русинот Всеволд Милер. Во другата група, која ја сочинуваа оние, кои реагираа критички и веднаш во „Веда Словена” согледаа мистификација, би ги вклучиле: Французинот Луј Леже, Чесите — Јосиф и Константин Иречек, Хрватот Ватрослав Јагиќ, Русите Александар Пипин и Владимир Ламански, Бугарите Марин Дринов и Иван Шишманов, Христо и Антон П. Стоилови, и др. Овдека ги спомнуваме, секако само имињата на оние учесници во научната конверзација за проблемот на „Веда Словена”, кои во своите прилози на оваа тема задржаа едно конструктивно ниво и пројавија подлабок специјалистички интерес. Инаку бројот на сите оние, кои било парцијално, било компилативно, било пригодно се произнесоа за Веда Словена, далеку е поголем и овде немаме намера да ги спомнуваме. Можеби не треба да се пречекорат уште само И. И. Срезневски, Петар А. Лавров, кои на свој начин, и сериозно и студиозно му се приближија на разгледуваново прашање, без посебно посведочена компетенција.

* * *

Меѓу првите, кои пројавија повишен и специјалистички интерес за Веда Словена, беа претставниците на француската научна мисла.

Заслугата на Французите не се огледува само во посведочениот брз и богат рефлекс со кој реагираа при веста дека во Македонија и на Родопите се пронајдени песни од предисториското време, туку и во шармот на ризикот со кој му пристапија на проблемот, во покажаното внимание и готовноста да ги ангажираат тогаш расположивите свои капацитети од областа на фолклористиката, археологијата, етнографијата, санскритологијата и славистиката, а за успешно и сестрано расветлување на новата загатка.

Се чинеше, дека во научните области за кои стана збор, иако и другите европски народи имаа пројавени и знаменити претставници, Французите како да беа најбудни, најподготвени, најповикани први да земат учество во едно вакво компетентно разискување. Секако тоа е времето, кога на планот на културата и на политиката, нивната доминација се насетува на подрачјето на Ориентот. Македонија и сиот Балкан, тогаш спаѓаат во таа нивна сфера на влијание.

Не е никако случајно, значи, што Французите први ќе испратат експерти за да го проверат на самиот терен податокот за сензационалниот „пронајдок" на Верковиќ. Првиот том на „Веда Словена" ќе биде печатен на два јазика: на македонскиот оригинал и во превод на француски јазик. Примероци од оваа книга ќе се продаваат тоа време во Париз. Исто така, не е и ни малку случајно што токму и првите предупредувања дека се работи за мистификацијата ќе дојдат од таму — од Франција.

Не е, исто така, ни малку случајно, што еден од најисцрпните и најцелосните научни прилози на тема за „Веда Словена" ќе се однесува имено на односот на француската наука кон оваа мистификација[77]).

Во литературата за Веда Словена не еднаш е подвлечен фактот што имено поради овој жив интерес на француската наука кон делото на Верковиќ и Гологанов, оваа мистификација, „макар и окончателно развенчана, ще запази своята слава на прва българска книга, успяла да заинтересува живо европейския учен свят за България и нейното минало: првата българска книга од международно значение"[78]). Нема можеби потреба, туку сепак, од интерес кон попрециозни формулации, нека забележиме дека авторот на овие цитирани редови, познатиот бугарски научник Иван Д. Шишманов во определбите „бугарска" и „Бугарија" го подразбираше, денес веќе доволно диференцираниот поим: „македонска" и „Македонија".

Според тоа, ни останува да заклучиме дека благодарејќи и на „й „Веда Словена", за првпат од ниво на научничка компетенција во Европа се проговара за нашата, земја,. Од пената на ефемерниот шум се исцедува една мала, драгоцена и неизбришлива трага на неефемерност!

[77]) Шишманов: Френската наука. . . стр. 33—108.

[78]) пак таму. . .

Еден позитивен поен повеќе во недовршената анкета За и ПРОТИВ „Веда Словена".

Емил Бирнуф (Emile Burnouf), 1832—1907, прв меѓу Французите смета дека за „Веда Словена" треба да се поведе разговор. Во едно свое писмо од Верковиќ, од 21. VII. 1867, смета дека ќе биде „bonissima cosa, se il testo stesso della canzone con traducioni Francese ed altre, possia esser sommesse alla critica europeaa"[79]).

Албер Димон (Albert Dumont) 1842—1884, ја дава првата анализа на „Веда Словена" а врз база на нејзиниот ракопис што 1868 се наоѓа во Белград, во Друштво српске словесности. Своите погледи за ова дело тој ги изнесува во писмото до Емил Бирнуф од 10. IX. 1868 а кое малку подоцна ќе биде објавено врз страниците на Билтенот на францусската школа во Атина[80]). Ова писмо, одигрува решителен став по прашањето за автентичноста на „Веда Словена". Неговиот заклучок, е: „Откривањето на бугарословенските песни во Родопите изгледа ќе биде еден настан од првостенпена важност (evenement de primier ordre)". Денеска, меѓутоа се знае дека преку Димон всушност проговори добриот пријател на Стефан Верковиќ, директор на Српскиот народен музеј во Белград — Јанко Шафарик. Шишманов во својот труд „Френската наука и Веда Словена" пишува по тој повод: „. . .от тук се начева величието и гибелта на цялото Родопско откритие. И от тоя ден откритието на Веркович претставаше именно да бъде едно по-тесно славянско събитие, за да стане достояние на целия западноевропейски учен свят. . ."[81]).

Огист Дозон (Auguste Dozon), 1822—1891, полиглот, кој покрај знаењето на англиски, германски, италијански, арапски и турски (услов за да може да стапи во дипломатска служба) владеел и со санскритски, бискајски, грчки, албански, српски и бугарски. Токму поради тоа, нему му ја поверија мисијата, кога се наоѓа како консул во Јанина(1872), да замине во Македонија, да се сретне со Гологанов и Верковиќ и ги обиколи местата каде се запишани песните. Дозон, како и неговиот предходник Димон, му праќа извештај на Бирнуф, кој биде и публикуван во Париз[82]) . Дозон се среќава во јуни 1872 со Верковиќ и Гологанов, останува шест седмици во Македонија и се враќа убеден во автентичноста на „Веда Словена". Во времето додека се наоѓа во Сер, „под гостољубивата стреа на Верковиќевиот дом", тој погледал 85.532 стиха од „Веда Словена" во ракопис! Врз основа на овие текстови, како и врз основа на статиите на Верковиќ што во текот на 1869 и 1870 година се појавија во загребските „Народне Новине", Дозон доаѓа до заклучок дека Верковиќ своите откритија ги отпочнал по една подолга теоретска подготовка, барајќи упорито докази за својата историска хипотеза. Дозон многу добро знае дека литературните мистификации не се ретка појава во Европа но, сепак „наседнува" на инсценациите што лукавиот Гологанов му ги

[79]) пак таму. . .

[80]) пак таму. . .

[81]) пак таму. . .

[82]) За ова, освен кај Шишманов, cit. дело, види уште и кај: М. [illegible] Дозон, Зборник на Филозофскиот факултет во Белград, 1959, кн. 4, [illegible]

приредува со Помаците! Исходната точка на Дозоновата увереност дека „откритијата" на Верковиќ не се мистификација се сведува на следното: 1) Верковиќ не знае бугарски јазик; 2) Гологанов е ограничен и примитивен човек, без секаков вкус за поезија. Кај Ибровац читаме:

„Тако је Дозон нехотице завео у заблуду, поред Бирнуфа, низ других филолога, који су се на њега позивали: Хоћка, Гајтлера, Флигера, Всв. Милера, Буслајева. . .")[83].

Заклучокот на Дозон е премногу категоричен: Идејата за некакво подражавање е исклучена! („L'idee d'un pastiche est exclue").

Пољакот Александар Ходзко (1804—?), професор по славистика на парискиот College de France, со неколку свои статии на француски јазик, исто така е еден од заштитниците на „Веда Словена".

Единствениот меѓу Французите, кој крена веднаш глас на резерва, беше Луј Леже (Louis Leger). Во 1873 година, без да ги има пред себе текстовите на Веда Словена, овој, тогаш млад и амбициозен научник, тргајќи од поставката што ја искажа преку шпанската поговорка: De todas las cosas seguras, la mas segura es dudar (од сите сигурни нешта, најсигурното е да се сомнева човек), го „улови" Верковиќа на логички лапсуси: 1) нема санксритска раса, туку има само анкритски јазик и 2) не е возможно толку долги епски песни да се сочуваат во народното усно предание!

Луј Леже прв ја разби заблудата околу „Веда Словена". Прогласувајќи го Верковиќа за трговец со антики, апсолутно неупатен во науката, тој подвлече дека:

—Верковиќ врти трговија со антики а во таа трговија луѓето сакаат да си ја подстареат стоката,

— Верковиќ е истовремено лажливец и сам излаган, (tout ensemble trompeur et trompe),

— ваквите мистификации не се новост кај Јужните Словени (Раковски, Милоевиќ).

— „Веда Словена" е колку наивна, толку и дрска фалшификација.

Така француската наука одигра прва и најважна улога во разјаснувањето на феноменот „Веда Словена".

И словенската наука (руска, чешка, хрватска, бугарска) одигра значајна улога во спорот околу „Веда Словена".

* * *

Прв меѓу сите, Јосиф Иречек, го изнесува отворено своето сомнение кон автентичноста на „Веда Словена", 1874 г. во статијата „O nekterych zahadnych vydanih narodnih pisni jihoslovanskych"[84]). Разгледувајќи го првиот том на „Веда Словена", тој истакна дека се работи за мистификација: „Prvni již pohled na pisne ty budi podivene. Všesky epicke zpevy bulharske (rovne srbskym) maji verš pravidelny, z přisně odmerěneho počtu slabik složenu: pisme rodopske na prosto postradaji všelikeho taḱovecho ladu a

[83]) Ибровац, цит. дело.
[84]) Irečeк, Jozef: O nekterych zahadnych vydanih narodnih pisni jihoslavanskih. „Zpravy o zasedani Kralovske česke společnosti nauk v Praze", 1874, br. 8. str. 245—235.

skladu. Střidaji se tu verše šestislabične s verši 20-slabičnymi?" Тоа е проста проза, — подвлече потаму Ј. Иречек, — и за поезија не станува ни збор! Руските песни, исто така немаат еднаков размер во стиховите, но во нив владее метрички ред. Во таа аритмија на стиховите од „Веда Словена", Иречек го најде поводот да се посомнева во нејзината автентичност. И уште повеќе во содржината: „Ješte vice poshybnost roste z obsahu. Zdali možno abu le v lidu slovanskem, jakkoli od sveta vzalenem, byly udžely zpominky zretelne na prvni přesidleni? Zdali možno,aby zpěvci, treba i v roklich rodopskych, znali jmena Višnu-boga, Ogne-boga? Znali možne,abu se kde — mimo plavu spekulativniho mythologa — byl z Koledu utvaril bůh Koleda? A to vše naskuta se v sbirce Verkovičove". Ј. Иречек смета дека е Верковиќ фалсификаторот па, заклучува дека ако Верковиќ ги издадеше своите елукубрации не како „стародревни песни" а како свое сочинение, тој би ја зботател расцветаната бугарска литература!

И неговиот син, Константин Иречек, во своето дело Патување низ Бугарија, (Cesty po Bulharsku), 1888 година, се задржа на проблемот за „Веда Словена". Тој изнесе теза дека „Веда Словена" е фалсификат на цела една компанија од учители во Серско и Мелничко. До оваа констатација дојде врз основа на еден разговор со Петко Р. Славејков, кому наводно му се исповедал учителот Харизанов, од Мелничко, кој бил ортак (společnik) при изработката на подправката на „Веда Словена". Славејков го прашал македонскиов учител зошто го направиле воопшто тоа а овој му одговорил дека мислеле со тоа да ја подигнат народната слава.

Врз основа на ова пишување на К. Иречек, мислејќи дека со тоа проблемот на Веда Словена дефинитивно е ликвидиран, Иван Шишманов во 1889 година му се обрнува на С. Л. Харизанов, некогашен учител во селото Влахи, Мелничко а таа година член на окружниот суд во Севлиево, Бугарија. Му се обрнува со молба да му јави дали е вистина дека на П. Р. Славејков, тој му се исповедал како содружник во фалсификацијата на Верковиќевата „Веда Словена"? Харизанов, меѓутоа, во своето писмо од 8. II. 1889, најенергично го откажа учеството во мистификацијата. Рече само толку дека се познавал со Гологанов, но не памети кога и каде се среќавале! Смртта на Петко Славејков, што се падна тоа време, му оневозможи на Шишманов да разбере што-годе поодредено за ова. Од преписката на Верковиќ со учителите во Македонија, дознаваме дека Харизанов е воодушевен од појавата на „Веда Словена".[85]). Тој од с. Влахи, 1876 му испраќа егзалтирано и поетски интонирано поздравно писмо по повод „Родопското откритие"! Тоа, секако доволно говори дека Харизанов стои пострана. Кај К. Иречек, најверојатно навали асоцијацијата на чешкиот пример со Ханка и компанијата, та во случајот на „Веда Словена" побрза да открие аналогија! Меѓутоа, оваа теза не наиде на никаква подршка во литературата за вопросново прашање.

Друг еден чешки учен, Леополд Гајтлер, (1847—1885) се пројавува како заштитник на „Веда Словена"[86]) со неколку свои трудови (Poeticke

---

[85]) АрхБАН, Фонд Верковиќ, Писма со Македонци, папка 6, бр. 566.

[86]) Шишманов,Ив. Д.: Леополд Гајтлер — заштитник на Веда Словена, Sbornik praci venovanych V. Tillovi, Praha 1927, стр. 202—211.

tradice Thrakoů a Bulharů, 1878, Die Sage von Orpheus. . ." 1880 и др.). Како професор на Загребскиот универзитет, во времето кога се појавува „Веда Словена", тој се забележува како најфанатичен одбранувач на автентичноста на ова дело. Автор е на повеќе респектирани трудови од областа на лингвистиката. Во книгата „Поетската традиција на Траките и Бугарите" тој заземе став „Оваа работа или е таква фалсификација, што по огромност на материјалот и по смело, длабоко промислено совршенство на композицијата ги надминува сите мистификации, сите потправки какви егоизмот или патриотизмот си ги дозволи во која-годе литература или со неа неволно сме налетале на нов културноисториски и јазичен материјал, кој далеку ги надфрла тесните граници на интересот за славистиката, кој ќе го рашири нашето знаење за народи, ќе launch речеме полузнаени, за Гетите, Траките и Даките, ќе фрли нова светлина врз образот и сфаќањето на словенската митологија а всушност можеби и ќе нé врати негде на компаративната индоевропска јазикова наука, за која претполагаме дека се изрекла. . ."[87]).

Гајтлер во алтернативата ЗА и ПРОТИВ „Веда Словена" се определи категорички кон одбраната на нејзината автентичност и му помагаше активно на Верковиќ во популаризацијата на делото.

Друг заштитник на „Веда Словена", исто така познато име на славистиката е Русинот Всеволод Милер, автор на прилогот „Заметки по поводу сборника Верковиќа"[88]), кој инсистира да не се пребрзува со определувањето кон „Веда Словена" врз основа на „авторитетните фрази" на К. Иречек или Луј Леже, да се разликува делото „Веда Словена" од произволните заклучоци што ги чини самиот Верковиќ во преговорот кон првиот том, туку сериозно да се проанализира текстот од повеќе аспекти. Тој ја споредува „Веда Словена" „македонскиот епос", со финскиот епос Калевала, ја разгледува нивната митологија, наоѓа извесни сличности и нагласува дека „Веда Словена" не смее да се игнорира.

И Русинот А. Пипин не е за á priori отфрлањето на Веда Словена. Сепак, смета дека е тоа мистификација, но фалсификатор не е само Верковиќ, туку и друг некој, мислејќи тука на Ј. Гологанов, кој не за пари, туку од патриотска цел го чини тоа[89]).

Ватрослав Јагиќ, „светилото на славистиката", како го наречуваат е строго ПРОТИВ „Веда Словена", наречувајќи ја „атентат против словенската народна поезија"[90]).

Рускиот славист Измаил И. Срезневски (1812—1880) на IV археолошки конгрес во Русија што се одржа 1877 година во Казан, а на кој учествуваше и Верковиќ, реферира за родопското откритие, напомнувајќи дека заклучоците на Верковиќ потсетуваат на измислиците на древноста на Словените, познати од Гизеловиот „Синопсис" и теориите

[87]) Теодоров, А.: Др Леополд Гајтлер, ПСп, 1885, кн. стр. 141/48.

[88]) Милер, Всеволод: Заметки по поводу сборника Верковича, ЖМНПр. CXCIII, 1877, стр. 110—133.

[89]) Пыпин, А.: Заметки по поводу Сборника Верковича, ЖМНПр, 1878, кн. 12, стр. 239—267.

[90]) Jagić, Vatroslav, v. ArhSlFil, I, s. 576.

на Третјаковски, па не можат да имаат научно значење, но дека многу податоци во песните на „Веда Словена“ заслужуваат сериозна научна анализа[91]).

Во литературната периодика што на бугарски јазик излегува во последната четврт на минатиот век во Цариград, Букурешт, Белград, Софија, Пловдив, Русе итн. срекаваме бројни прилози. Разбирливо беше да никне толку голема литература врз страниците на еден печат, кој уште како водеше сметка за афирмацијата на националните интереси на еден народ, кој токму во тој период ја закрепуваше својата слободна државна институција. Вистинска поплава од прилози за „Веда Словена" се разлеаја врз страниците на списанијата и весниците: Марица, Съединение, Читалиште, Свобода, Новини, Македонија (цариградска и софиска) Знание, Зора, Периодическо списание, Славјанин, Светлина, Развитие, Век, Народност, Денница, Труд, Дунавска зора, итн. Во овие дискусии за родопско-македонскиот пронајдок на Стефан Верковиќ, во кои доминираа патриотските тенденции на бугарската буржоазија, пробиваа и првите националистички концепции за свештеното бугарско право на Македонија, така што постепено проблемот на „Веда Словена" се преместуваше од областа на фолклористиката и етнографијата, во областа на политиката. Тоа особено го констатираме во последната деценија на минатиот век, особено по доаѓањето на Верковиќ од Русија во Бугарија (1890) и по неговата смрт (1893). Заслугите на Верковиќ за бугарското национално дело се глорифицираа до таму, (и тоа најчесто во случаите кога му се отпишуваше киксот со „Веда Словена") што едвај ли не беше прогласен официјално токму ,Верковиќ како прв осмислувач на Сан-стефанската доктрина. Меѓутоа треба да се нагласи, дека во тоа мноштво од прилози иницирани директно или индиректно од појавата на „Веда Словена", имаше и многу сериозни критички ставови. Овдека ќе додадеме уште само толку дека бугарската литературна наука го разгледа најсестрано проблемот на „Веда Словена". Љубен Каравелов, Марин Дринов, Иван Вазов, Христо Г. Константинов, Александар Теодоров—Балан, Димитар Матов, Антон П. Стоилов, Христо П. Стоилов, Др. С. Гологанов, — и: Иван Д. Шишманов — се наистакнатите имиња во списокот на личностите кои заседоа критички став кон „Веда Словена". Меѓу нив најзаслужниот за правилното разрешување на долгогодишниот спор околу автентичноста на „Веда Словена", бездруго е Иван Шишманов. Можеме слободно да констатираме дека благодарејќи му нему, на неговиот проникли интерес и сесрдната ангажираност со овој проблем, благодарејќи на неговите широки познавања во областа на фолклорот, етнографијата, лингвистиката, националната историја и славистиката воопшто, благодарејќи на неговата научна акрибија, како и на предноста што прв располагаше со богатиот личен архив на Стефан Верковиќ, можеше да се стави во извесна смисла крај на многу догатки околу „Веда Словена".

Иван Шишманов конечно ја демистифицира „Веда Словена".

---

[91]) Известия о занатиях четвертого археологического съезда в Казани, No 10, 21 септ. 1877, стр. 175.

* * *

Во повеќе навратки: преку три студии: директно, Иван Д. Шишманов (1862—1928) даде веројатно најсериозен придонес во разбиструвањето на прашањето за „Веда Словена". Ги наведуваме тие три негови студии:

— Glück und Ende einer berühmten literarischen Mystification: Veda Slovena (1903) —

— Френската наука и Веда Словена. (1924) —

— Л. Гајтлер, заштитник на Верковичевата Веда Словена (1927)

Во што се огледува стојноста на овие прилози?

Во првиот прилог: Радоста и крајот на една прочуена мистификација: Веда Словена. — (Glück und Ende einer berühmten literarischen Mystification: Veda Slovena) кој се појави врз страниците на угледното берлинско славистичко списание што го уредуваше В. Јагиќ — Archiv für Slavische Philologie, книга 25, 1903 година, стр. 580—611, а со поднаслов: поглавје од историјата на бугарската народонаука (Capitel aus der Geschichte der bulgarishen Ethnographie) тој го разјаснува всушност конечно прашањето околу автентичноста на „Веда Словена."

Врз основа на консултацијата на сета литература што до тогаш постоеше, врз основа на материјалите од личната заоставнина на Верковиќ со која располагаше, врз база на разговорите со Верковиќ помеѓу 1890—1893 година, врз база на анкетата од двете мисии во Родопите, организирани по негова иницијатива, најодзади врз база на најсистемно проучување на комплексното прашање, Шишманов ги извлече следните заклучоци:

— Веда Словена е мистификација,

— Мистификаророт е Јован Гологанов,

— Причината за да дојде до мистификацијата е во сфаќањата на Стефан Верковиќ, во неговата безгранична наивност и во високите награди што му ги доделува на мистификаторот.

Кон првата констатација беа приведени следните аргументи: 1. неправилниот размер на песните, 2. големиот број стихови, 3. самата градба на песните, 4. нивното разликување од народните, 5. поттикот на последниве за ведичните, и 6. нивната стариност и неизвесност до сега.

Кон втората констатација, т. е. проблемот на авторството, беше речено дека сиот грев најпрвин му се припиша на издавачот — Стефан Верковиќ, потоа, кога се проговори за мистификацијата — и на неговиот запишувач, селскиот учител Ј. Гологанов. Извесно време, поголем број учени ги сметаа и двајцата за фалсификатори, додека конечно, дури по враќањето на Верковиќ од Русија и учеството му во проверката низ родопските села во барање потврди за спомнатите од Гологанов пеачи, не ја исфрли на површнина вистината: Верковиќ е измамен од Гологанов. Шишманов му се обрна и на Гологанов со конкретни прашања, но овој одби да дојде во Софија, како што одби и да одговара.

Шишманов нагласи дека од поодамна го мамела променливата судба на ведичното прашање, главно поради неговиот специјален интерес за бугарската етнографија и фолклор. Токму затоа тој си поставил

и задача да го проучи ембриото на божемните словенски веди и да ја докаже нејзината фалшивост. Шишманов знае дека проблемот на оваа литературна потправка не можеа да го разрешат ни посведочено длабоумните учени, како Јагиќ, Пипин, Дринов и други, покрај сите нивни сериозни и честити залагања! Не можеа затоа што тие беа склони да им признаат на ведичните песни извесни елементи на вистинска народна поезија. Таков компромис Шишманов не допушта! Требаше да се гони до крај, смета тој, да се постави отворено прашањето: кој е фалсификаторот и кои мотиви го поттикнале мистификаторот да создаде вакво сочинение? Во литературата што тој ја разгледа, не најде таков одговор, Затоа, дојде до идеја: да се испита по време и по место генезисот на секоја песна од зборниците на Верковиќ!

Меѓутоа, за да се реализира една вакква замисла, не беше ни едноставно, ни лесно. Најпрвин, повеќето села од кои беа запишани ведичните песни, не се наоѓаат во границите на тогашна Бугарија, туку во Отоманската империја, каде владееја внатрешни немири, та не беше препорачливо да се патува, особено по тешкодостапни места! Потоа требаше да се изнајдат луѓе, кои би биле запознати со проблемите на фолклористиката, за да можат да се натоварат со една таква мисија. Ним би им престоело да одат од село до село, да го бараат спомнатиот певец, од кого е запишана песната, да ги срамнуваат запишаните варијанти и изворните, да иследуваат од кого е песната преземена, да собираат биографски податоци за пеачите, да ги анкетираат поншироко Помаците за проблемот на народното предание од предхристијанското време, итн., итн.,

Сепак, Шишманов успеа да состави вакква екипа. Наоѓајќи се тогаш во функција на началник на оддел во Министерството на народната просвета на Бугарија, сретнувајќи во лицето на тогашниот министер Георги Живков разбирање за ова акција, како и материјална поткрепа, тој ја реализира својата замисла. Најде двајца образовани луѓе, по потекло од родопските краишта и што е најважно — Помаци! Тоа беа Мехмед Тумбев и Јусуф Синапов. Тие на драго срце ја прифатија поверената им мисија — и во септември 1889 година ја поминаа границата на Турција. Ги посетија селата Елешница, Рибново и Скребатно, во Неврокопско, но — ништо! Се вратија без резултат: кај Помаците од овие места немало ни спомен за некакви си ведични песни!

Тоа време, добивајќи пензија од страна на бугарското народно собрание (3.600 лева годишно), Верковиќ се враќа во Бугарија по долгогодишниот свој престој во Русија. Му тежат обвиненијата дека „Веда Словена" е фалсификат! Не верува. Сосипан материјално и душевно, тој го чини и последниот очајнички обид да му докаже на светот дека „Веда Словена" не е мистификација: му предлага на Шишманов да го пратат во Родопите, та лично тој самиот да ги посети спомнатите села од кај песните во „Веда Словена" (I и II) се собрани. Министерството за просвета на Бугарија му излегува директно во пресрет: му обезбедува средства за да ја оствари одамна прижелкуваната обиколка. И Верковиќ на двапати ги посетува Родопите. Првиот пат се враќа разочаран. Вто-

риот пат, кога го има за придружник и одличниот познавач на родопските краишта, етнологот Христо Константинов — пак ништо! Дваесет дена двајцава мисионери акаат по родопските села, но од песнарии како Сулиман-ага и Сали Назъв ни трага. Ниту ги има тогаш, ниту ги имало никогаш. И макар што Верковиќ, не ѓубејќи кураж, прибегнал кон извесни итрини — нудејќи им богати награди на селаните ако му достават митолошки песни — никој не му одговорил.

За ова пишува мошне пластично и Иван Вазов во својата патеписна проза под наслов „Во пазувите на Родопите"[92]).

Верковиќ, тогаш 72-годишен старец, вратен по долгогодишно физичко и душевно истоштување низ Русија, морално е сосема убиен. Сите сили и материјални средства ги стави на една карта во животот — и изгуби. Умре на 30 декември 1893 во Софија, умре со вината на измамник, всушност измамен.

Шишманов докажа дека Верковиќ беше самиот многу виновен за ваквиот свој неславен крај. Неговата вина беше во тоа што го посвети својот живот во докажување на една фикс-идеја, на докажување хипотезата дека Тракo-Илирите се Словени, дека прочуениот трачки певец Орфеј е Словен, дека Александар и Филип Македонски се Словени, дека во усмено предание се чуваат песни од времето на преселувањето на Словените на Балканот и тоа не во VI и VII век на нашата ера, туку многу порано, уште пред доаѓањето на Грците, итн. Сето тоа, мисли Шишманов, покажа еден настран човек, кој не само што немал способност критички да сфати извесни општопознати работи, туку и немал смисла правилно да резонира. Уште повеќе што како психолошка конституција бил суеверен, крајно лековерен, површен. Мистик, метафизичар, еклектичар, тој место до разумот, до научното сознание, држеше до некакво провидение и „воља божја", па, разбирливо и што така неславно заврши!

Шишманов образложено докажа дека „Веда Словена" е мистификација. Тој го развенча делото од неговата краткотрајна слава, — па дали по овој финален чин на една бучна и често пренагласена, повеќе лична отколку колективна драма, останаа уште причини за разговор?

Одговорот е потврден!

Одговорот го наоѓаме во ставовите на неколку прилози што се појавија во литературата за „Веда Словена", главно по спомнатава знаменита и во вистинска смисла пресудна студија „Радоста и крајот на една прочуена мистификација: Веда Словена"—

Одговорот го наоѓаме, пред сè во прилозите на Антон П. Стоилов, Петар А. Лавров и Радован Медецина, прилози кои наметнуваат љубопитни прашања и доаѓаат да потврдат дека се уште може да се разговара за „Веда Словена".

---

[92]) Вазов, Иван: В недрата на Родопите, Сборник на министерството на народното просвещение, кн. 8, 1893, 3—305.

* * *

Во втората книга на својот ПОКАЗАЛЕЦ *на печатените през XIX век български народни песни*, 1862—1878, Софија 1918 година, плодниот бугарски фолклорист од македонско потекло, кој со години на ред се пројавуваше како пасиониран проучувач на македонското минато, се задржа попатно и на проблемот на „Веда Словена".

Во преговорот кон овој свој труд, на стр. 31—38, А. П. Стоилов дава мошне стојносни коментари на проблемот на „Веда Словена" по извршениот чин на нејзиното демистифицирање. Со оглед на тоа што овие белешки и коментари на евидентно комплетниот А. П. Стоилов имаат посебно значење за прашањето што го разгледувавме, ние ќе се задржиме на неколку поважни моменти на неговото искажување.

Верковиќевата корекција на историјата, извршена наводно со „Женидбата на Орфеј" (Москва 1867) и „Веда Словена", I, (Белград 1874), вклучувајќи ја во контекстот на бугарското и македонското културно минато, А. П. Стоилов ја толкува со право како поткрепување гордоста кај оние наши луѓе на кои им лежеше на срце народното дело — на борците од преродбата! Помпезниот наслов: „Веда Словена" (асоцијација на називот на најстарите паметници на древно-индиската литература Риг-Ведите) требаше да напомнува на една жива врска со далечната прататковина.

А. П. Стоилов знае дека прашањето за „Веда Словена" во науката одамна е изјаснето во смисла дека е таа мистификација. Знае и за двете експедиции во Родопите (првата на Мехмед Тумбев и Јусуф Синапов и втората на Христа Константинов и самиот Ст. Верковиќ) — сепак, за него некои прашања остануваат наполно неизјаснети!

Еве зошто:

Пред сè, А. П. Стоилов имал можност да констатира како песната за Орфеј (Орфен јунак) и тие години (1916—1918) ја знаат некои пеачи од Демирхисарско (Сер), макар нецелосно. Па, приведува примери:

Учителот Ангел Ангелов, од с. Крушово (Д. Хисарско) во текот на 1911 г. му соопштил три строфи од таа песна, строфи слушани од Марија Шопова од с. Црвишта, истата околија. Тој, знаејќи за двете (односно: трите експедиции низ Родопите, во кои на никаков траг не се наиде, сака ете по овој повод да ја потврди оваа важна информација на самото место. Уште повеќе е љубопитно тоа да се стори, зашто во 1894 година, една анкетна комисија на бугарската серска општина извршена по барање на цариградскиот весник „Новини", орган на Егзархијата, констатирала, во селото Крчово, Демир-Хисарско дека бабата Злата Шопова, и хаџи Стоил ја знаат спомнатава песна. (За ова види во „Новини", г. III бр. 52, 73, 89 и год. IV. бр. 15, 16) — сепак и ова сеуште ништо не мораше да значи!

Во текот на 1915 г. Стоилов ги посетил со научна цел селата Лъжница, Корница, Брежница, Осиково, Рибново и Скребатно, во Неврокопско, села означени во вториот том на „Веда Словена" како места од каде се запишани повеќе песни. Во селото Лъжница, тој узнава дека навистина постоел пред 30—40 години добар певец — Помакот Јусејн

Пехливан. Загинал во Руско-турската војна. Дел од неговиот репертоар научил живиот негов соселанин, тогаш 56-годишниот Шабан Исљам. Од него запишува десетина песни, но ниту една од Верковиќ. Сличен е случајот и со Шабан Биљо. Стоилов на овие пеачи им чита некои песни од „Веда Словена" и добива одговор дека тие ниту слушнале такви песни, ниту пак веруваат дека и порано некој ги пеел. Прочитувајќи им ја песната од стр. 393—410, Веда II:

Љута е зима љутна!
*Снигна* са *Бога* наљутил.
Наљутил са разедил са.
Та си е слуга руднал,
Слуга му *Слана јунака*. . . итн.

добил од селаните мошне карактеристичен одговор: „тази песма зима од много песни!". Истото го констатира и во с. Рибново. И таму некои селани (Помаци) се сеќаваат на означениот од Верковиќ певец Саит Чауш, но ниту син му, ниту други знаат песни од „Веда". Го применува истиот тест — пак истиот одговор го добива. Во Неврокоп А. П. Стоилов се среќава со Помаци од селата Тепелен, Кочане и Долно-Дреново: никаде трага дека песни слични или исти како ведичните, биле пеани по тие села.

Значи — и третата (односно: четврта) експедиција низ местата од каде божем се собрани песните на Веда I и II завршува без резултат. Лично за А. П. Стоилов, (без да мора да му верува на Ив. Д. Шишманов!) јасно е дека „Веда Словена" е фалсификат.

Користејќи се со приликата да ги обиколи местата во кои се движеле Верковиќ и Гологанов, А. П. Стоилов има намера да се позабави и со второто љубопитно прашање што нему му остана неизјаснето. Тоа е прашањето кое Шишманов во „Glück und Ende. . ." категорички го постави:". . .останува *да видиме што за личност е создателот на Ведата — Гологанов*? *Какво образование има*? и: *Какви поттици го натерале да создава такви високопоетични творби*?

Во „Glück und Ende. . ." Шишманов даде доста податоци за личноста на мистификаторот, податоци извлечени од преписката на Гологанов со Верковиќ, како и од две писма на Иван и син му Илија Гологанов до Шишманов, каде се изнесуваат биографски податоци за мистификаторот. (Овие две писма ги објавив во „Трудови"год. I. бр. 1—2, стр. 109—114, Скопје 1960) За Гологанов веќе се појавија и други прилози. Меѓутоа, не беше на одмет да се соберат податоци од местото во кое до пред дваесетина години го помина својот живот авторот на 300.000-те стиха на фалсификуваните словенски Риг-Веди!

А. П. Стоилов, бележи:

„На 14. септември 1916 г. посетих с. Крушово (Д. Хисарско в което село Ив. Поп Илиев Икономович (Ив. Гологанов, презимето Гологанов му е дадено од Верковиќ) прекарал по-голямата част от живота си, дето е и починал (роден е в. с. Трлис, Неврокопско), с намеренение да събера некои други сведения за тоя втор Омир, както го нарече

поетът Иван Вазов. От живите съвременници на Гологанова можах да разбера, че бил дълбок" в гръцка книга и се ползувал в целата околност за голем учен човек. И наистина, от остатъците на неговата библиотека (пази се од внуците му) се вижда че той се е занимавал с елинската лите ратура, предимно с митологията. От една страна под влияние на тая литература и националното движеньe през миналия век, а от друга, под влияние на Верковича за обединението на южните славяни, Гологанов се заел да съчинява по образец на народната ни поезия песни, с които се стремел да докаже на света, че българите се най-старите преселеници од Индия на Балкански полуостров, че елинската култура остая много по-надире од българската и пр. положения за които споменах по-горе.

У мен се напълно изясни въпросът за „Веда Словена", след старателната ми проверка в казаните села за старите певци и репертуар на сегашните певци -помаци, че *тя е фалшификат и плод на Иван Гологанов.* (Подвлекол — Г. Тод.) Споменатите имена на певците, макар и повечето живели а не фиктивни, от които той уж е записвал песните по пазарите в. Д. Хисар, Баракли-Джумая, Неврокоп, и др. е направил с цел да покаже пред науката, че са народни.

Днес „Веда Словена" нема значение за науката, ала за възраждането на българите в Серско тя е упражнила известно влияние и като таква требва да се разглежда"[93]).

Драгоцениот прилог на А. П. Стоилов се јавува како потребно дополнување на извесни поставки на Шишманова: прво, дека не може да стане ни збор во Родопите или во Серско да се чуваат во усната традиција ведичните песни објавени во двата дела на „Веда Словена": Забуните околу тоа што 1893 и 1894 се појавија вести во цариградските „Новини" како низ народот се пеат или рецитираат овие песни, беше од краток век. Таа забуна беше секако најнова и мудра инсценација на Гологанов, режирана со цел да се завлечка работата околу дефинитивното расчистување на прашањето за автентичноста. Најпосле и да се знаеја некои песни, немаше пак да значи тоа многу: обете книги на Веда Словена се продаваа и ширеа по тие краишта и чудно ли ако некои ги знаеја! А. П. Стоилов потврди дека сепак ведичните песни не се знаат меѓу народот.

Вториот значаен пункт на неговиот принос кон разјаснувањето на прашањето за „Веда Словена" претставуваат податоците на Гологанов. Иако и кај Шишманов („Glück und Ende. . . Френската наука и Веда. . .), кај Теодоси Гологанов[94]), кај Иван Вазов[59]) кај др. С. Гологаовн[96]) и други[97]) нашироко се проговори за профилот на мистификаторот,

---

[93]) Стоилов, А. П.: Показалец на печатаните през XIX век български народни песни, том II, 1861—1878, в. предговорот: Поглед врху българския фолклор от 1861 до 1878. стр. 37—38.

[94]) Гологанов, Теодоси: Веда Славян, МакШах, 1894, 19, 1—2.

[95]) Вазов, Иван: В недрата. . .

[96]) Гологанов, др. С: Бележка за Веда Словена, Общ подем, София 1917, кн. 13—14.

[97]) Весниците „Македонија" и „Глас македонски" на Коста Шахов во времето меѓу 1890 и 1894 донесуваат повеќе материјали по прашањето за Веда Словена, Меѓу

придонесот на А. П. Стоилов содржи посебно значење. Тој укажува на неколку работи, на кои посебно треба да се внимава кога ќе се оценува воопшто дејноста на овој наш преродбеник: прво, дека при составувањето на песните на Ведата контаминирал, т. е. земал од повеќе песни одделни стихови, та создавал незграпни колажи, и второ, спомна дека Гологанов располагал со богата библиотека, во која подобриот дел биле книги со митолошки содржини. Овие податоци се многу важни ние ќе се вратиме кон нив во делот, во кој посебно ќе говориме за Гологанов.

Важен е и последниот заклучок на Стоилов дека ако денеска „Веда Словена" за науката не претставува веќе никакво значење, таа за преродбата во Серско секога ќе си значи многу. Ова е тема, на која треба навистина посебно да се размисли зашто се работи за цел еден крај кој денеска е потполно етнички, изменет, крај што во времето, на Делчев, Сандански и Димо хаџи Димов беше поим на македонска покраина каде дејствуваа најпрогресивните македонски револуционери, познати во во нашата историја како „Серчани", крај за кој денеска најверќе преку материјалите на Верковиќ и Гологанов можеме да узнаеме. Но, затоа повеќе — другпат!

Во 1932 година, во Прага се појави една книга со подолг наслов: Lidove povidky jihomakedonské. Z rukopisů St. Verkovičovych vydali Petar A. Lavrov a Jiři Polívka. Книгава беше печатена во издание на Чешката академија на науките и уметностите[98]).

Оваа книга, која ги обелодени македонските народни приказни, што Верковиќ ги собра пред своето завлечување по ведичните песни, која си има посебна важност за македонската фолклористика, дијалектологија и етнологија, придружена е со предговорот и увод на нејзините редактори Поливка и Лавров. Она што сакаме да го подвлечеме, како принос кон разјаснувањето проблемот на „Веда Словена", овдека се содржи главно во еден став од уводот на П. А, Лавров, Имено говорејќи за проблемот на „Веда Словена" во контекстот на Верковиќевиот интерес за македонскиот фолклор, изразувајќи жалење што заради завлекувањето по лагите на Гологанов не се интересира повеќе за тој богат македонски фолклор, Лавров го прифаќа гледиштето на Шишманов за тоа дека Верковиќ немал директно учество во мистификацијата, туку бил жртва на друго лице, — бившиот македонски учител Иван Гологанов. Во врска со сето тоа, тој како и А. П. Стоилов, ја открива можноста за еден потребен пристап кон „Веда Словена", по извршениот чин на мистификација:

„Позволяем себе только скромную заметку, что все таки история этой поддалки еще вполне неизследована. Следует еще указывать источники ея, открывать те материалы, которыми фальсификатор пользовался.".

---

тие материјали повеќето се однесуваат на Јована Гологанов. Исто така и цариградските „Новини" во анкетата за Веда Словена, донесоа 1893 стојносни прилози за Гологанов.

[98]) v. Rozpravy Česke akademije ved a umeni, třida III, č. 70.

Ова прашање, сугерирано од Петар Лавров, навистина сеуште не станало достојание на ниеден научен пристап кон „Веда Словена" или кон личноста на нејзиниот автор Јован Гологанов. За жал, оние кои што располагаат со потребните материјали за еден ваков прилог, досега ништо немаат изложено по ова фундаментално прашање за лектирата на Гологанов, за изворите на неговата мотивика! Дали се работи за модифицирани варијанти на познати мотиви или се работи за конструкции потпрани врз најпознатата грчка, бугарска и руска митолошка литература од тоа време! Каква е соодветната граѓа во тој однос во песните, кои Гологанов ги следи, итн. Сé тоа се нечепнати теми, кои се уште како важни за уточнувањето на сите подробности околу „Веда Словена". Во рамките на расположивите материјали, ние ќе се потрудиме да се задржиме на ова прашање, кога ќе говориме за Гологанов.

* * *

Во врска со комплексното прашање за Верковиќ и „Веда Словена" последниве години имавме можност да се запознаеме и преку прилогот на Радосав Меденица: Стефан Верковиќ и његов удео у фолклористици Македоније[99]).

Меденица ни открива непознат ракопис народни песни од заоставнината на Верковиќ. Тоа е ракописот што се чува во Етнолошката збирка на Српската академија на науките во Белград, под бр. 282 и носи наслов: *Стефан Верковиќ, Песме јуначке од слепца Јована Михаилова. Песме трапезарске од певачице Дафине.* Пишувајќи за ракописов, Меденица соопштува дека збиркава ќе била објавена во Скопје. Веќе 5—6 години од ова соопштение минаа, збирката никаде не е најавена?

Нас овдека нé интересира тоа што оваа збирка содржи песни, кои се надоврзуваат на „Веда Словена", заправо спаѓаат во неиздадениот III том, за кој ќе се задржиме потаму.

Според кажувањето на Меденица, во ракописов има песни „које заузимају почетак ове збирке и. . . које очигледно упућују на намерну продукцију ради што веће зараде. То се особито лепо види у неколико песама, као што су например „Рођење Александара Великог", „Рођење Самсоново", „Рођење Исаково" и сличне, које немају ничега заједничког с песмом као народном традицијом и упучују на онај други, кобни период Верковичева сакупљачког рада, масовне мистификације народне македонске песме, који се изродио у крупан проблем европске науке".

Заклучоците на Меденица за „Веда Словена" исклучиво се ослонети врз Шишманов (Glück und Ende. . .), така што претставуваат само компилативна интерпретација, прилагодена за конгрес на фолклористи и не одат подалеку од едно најпознато преповтарање на чуени вистини, Меѓутоа, во два пасуса, тој ги наткрилува ваквите рамки на својот прилог и нуди занимлива можност за толкување разврската во демистификацијата на „Веда Словена".

[99]) Меденица, Радосав: Стефан Верковић и његов удео у фолклористици Македоније. Рад VII-ог конгреса савеза фолклориста Југославије у Охриду 1960, стр. 69—79.

Меденица се надоврзува кон ставот на Шишманов дека Верковиќ е невин, дека е жртва, и дека таа бескрајна негова наивност е психопатолошка појава, па констатира:

„. . .међутим, кад се све чињенице објективно и мирно одмере, није могуће прихватити толико дуготрајну заслепљеност Верковића, чак и под предпоставком да је био психопат који после извесног времена чврсто верује у своје измишљотине. Биће у питању нешто друго: Верковић није имао ни моралне величине, ни научне савести да призна заблуду, па фамозног Гологанова није ни дирао или га није смео дирати, очекујучи још горе последице а надајући се да ће ипак некако испливати у чему су му иностранi интерпретатори „Веде", на жалост, давали довољно ослонца. Кад је већ исувише заглибио, није му ни преостајало ништа друго него да се направи мучеником, јер је то било несравњено мање рискантно од катастрофе која би настала ако би га Гологанов јавно увукао у саучесништво[100]).

Овој став, кој иако не е поткрепен со ништо, во смисла на укажување врз основа на што се доаѓа до таков заклучок или се работи само за една претпоставка(!), сепак го прифаќаме како можност за разговор и ние на него ќе се задржиме кога ќе говориме за авторското на „Веда Словена".

Како можност за разговор, интересен е и овој пасус:

„. . .од свега што је данас још преостало у односу на „Веду Словена", било би само да се брижљивом критиком анализом текста утврди: уколико мистификације Гологанова одговарају карактеру и духу македонских народних песама, односно уколико садрже етнографских културних, историских, карактеролошких и других елемената, који се могу сматрати неоспорном народном традицијом. Из тога ће се свакако ишчаурити и метода песниковања овога неоспорно талентованог човека".[101])

Прашањето што најодзади треба да го разгледуваме, се простира врз повеќе позиции на нашиот однос кон „Веда Словена"! Нека се задржиме над неколку од нив.

„Веда Словена" е литературна мистификација! Благодарејќи им на сите оние критично настроени духови на времето кои создадоа цврст бедем од недоверчивост кон автентичноста на делово, уште во почетокот на неговото појавување, благодарејќи им на сите општи претпоставки што времето на критицизмот, позитивизмот и реализмот ги исфрли во втората половина на минатиот век како раководен принцип — беше овозможено да им се стави крај на секаквите појави на доцноромантичарските дезинформации кај нас Во таа смисла, Шишманов, дојде за да ратификува состојба на постулирана и аргументирана резервираност кон еден задоцнет изблик на некритичност, национален ентусијазам, филолошки утопизам, митолошки фантастичности и сѐ друго што времето на романтизмот и на преродбата можеше полесно да го поднесе. Шишманов со сите потребни елементи на комплетната аргументираност,

[100]) пак таму. . . стр. 75.
[101]) пак таму. . . стр. 76.

го изврши она што можеби уште порано требаше да се стори: докажу-вањето на мистификацијата! Го изврши, речиси по четири децении од времето на нејзиното раѓање!

Но останаа, како што видовме доста прашања, што го чекаат допрва своето разјаснување. Бидејќи, не се исцрпеа разговорите околу „Веда Словена" по чинот на незјиното демистифицирање! Мораше еден ден тоа да се докаже и воопшто сега веќе најмалку е важно дали нејзиниот краток живот се развлекол низ една, три или пет децении! „Веда Словена" е факт чии причини на појавување ги толкуваме и со објективни и со субјективни, и со духовни и со материјални фактори на времето: романтичарските теории, психопаталошката неурамнотеженост на Верковиќ, примамливата понуда што ќе му го позлати животот на Гологанов, нерегулираниот статус на културно-политичкиот живот во Македонија, итн. И ќе си значи „Веда Словена" само она што треба да си значи: краток излет во невозможното! Постепено ќе се дополнуваат, во недовршената градба на нејзиното комплексно осмислување, празнините и пукнатините. Сé дури конечно не се оформи како најпрецизно моделирана макета во витрините на музејот на нашето поминување низ времето!

*Gane Todorovski*

**FOR AND AGAINST „VEDA SLOVENA“**

R E Z I M E

The literary mystery „Veda Slovena“ created on Macedonian soil, sometime in the sixties of the last century has justlu aroused noisy commentaries in some European countries. The scientific thought of Bulgaria, Austro-Hungary, Serbia, Russia, France and Germany produced several different reactions: some eminent slavists from these countries had doubts about the initial information concerning this „discovery of the century“ of Stefan Verković (1821—1893) But there were also many scientists (historians, linguists, ethographers) who categorically took the side of this work, defending with allthe arguments at their disposal the strange fancies of two romantic enthusiasts.

In the work „For and against „Veda Slovena“ some important points are brought out about the years-long discussions about the authenticity of this important literary mystery, monument not decreed by fate of the all-slav past.

The work „For and against Veda Slovena" presents the greatest part of the whole „Veda Slovena and its mysteries" which is a ph. D. dissertation of its author Veda Slovena incorporates itself in the context of the European romanticism as its late reflection on the Bulgarian and Macedonian terrain. On the bases of comparisons and archivistic research, this work tends to throw light and more precisely to attempt to explain the not so much discussed aspects of the question, mostly about the authorship of the mystery. The work „Veda Slovena", the two volumes of which were published in Paris and Petrograd (Petersburg) 1874 and 1881 improses itself as one of the most curious chapters of Macedonian romanticism, of the spiritual state and the prolonged period of individual and collective wanderings, delusions and exultations when Macedonian history took the absurdity, the myth as an effective shield of the national selfpreservation.

*Борис Марков*

## НЕКОИ ОСОБЕНОСТИ ОД ВОКАЛИЗМОТ НА ЗАПАДНОМАКЕДОНСКИТЕ ГОВОРИ

Како што знаеме, западномакедонските говори се изделуваат од останатите наши говори и прават извесна целина во однос на нив пред сè со извесни фонетски црти и особености. Сепак, и покрај тоа што ваквите особености во нив се најмногу изразени, односно доминираат над другите особености, тие не се толку забележливи или упадливи, како што е случајот во некои други јазици. Од друга страна, неоспорен факт е исто така дека самите западномакедонски говори во однос на некои фонетски црти или појави покажуваат извесни меѓусебни разлики, кои се час поголеми час помали, односно доста варираат. Тие разлики меѓу нив се пред сè изразени во рефлексите на извесни прасловенски гласови (сп. ą, ļ и др.), кои најчесто служат, меѓу другото, за класификација на нашите говори. Тука се зафаќаме со разгледување на извесни фонетски особености кај овие говори, кои во извесна мерка наоѓаат одраз и во современиот литературен јазик, чијшто костур го прават имено централномакедонските говори.

За такви фонетски особености тука се земени следниве црти: ослабнувањето на слоготворноста кај сонантите р и л, затвореноста на вокалите *е* и *о*, појавите познати во науката под името синкопа и елизија на вокалите, како и испуштањето на краен вокал или слог. Сите овие особености, по наше мислење, се должат повеќе или помалку, имено на н е и н т е н з и в н а т а артикулација на спомнатите гласови, која во западномакедонските говори е карактеристична и за низа други гласови, при кои е најчесто главна причина или една од причините за нивното губење или слични промени (се разбира, при определени услови), на пример: гласовите *ј* и *х*, потоа интервокалното *в*, во ограничен број примери гласот *г* (*коа*, *некоаш*, *секоаш*, *сеа* и сл.), *д* (*венуш*, *енуш*, рек. *йонеалник и сл.* м. *веднаш*, *еднаш*, *йонеделник*), ѓ (*йреeска* м. *йреѓеска*), како и во извесни позиции гласот *ш̄*: членот за машки род: *мажо*, *чоеко*, *сшоло* итн. (но само во еден дел од овие говори), потоа во групата *сш̄* на крајот од зборот: *жалос*, *радос*, *милос*, *завис*, *радос*, *сш̄арос*, *чес*, како и во броевите *на -есеш̄* (*дванаесе*, *дваесе*, *ш̄риесе*, *деведесе*). Тука се задржуваме, меѓутоа, само на укажаните особености од вокализмот на овие говори.

*Слоговнощо р.* Независно од тоа дали е примарно или секундарно, односно дали е добиено од ъ, ь + р или од р+ъ, ь (т. е. търт, търт, или трьт, трът), тоа минало низ стадиумот на р̥, кое потоа најчесто е заменето со *ър* (сп. *'рѓа*, *'рж*: схрв. *рђа*, *раж*, буг. *ръжда*, *ръж*). Испитувачите на овие говори (Облак, Белиќ и др.) истакнуваат дека вокалното *р* во нив се разликува од она на српските[1]) говори по тоа што се изговара со помал број треперења. При описот на овој глас проф. *Конески* исто така одбележува дека се образува со мал број треперења на јазикот[2]). Не навлегувајќи во тоа во која мерка при извесни позиции во говорите го губи вокалниот карактер, што веќе само по себе зборува во прилог на неговиот *неинтензивен* изговор (во споредба со *р* од српските и др. говори), можеме да констатираме дека (по)малиот број треперења во случајов исто така укажува за карактерот на неговата артикулација, т. е. дека е *слаба, неинтензивна.* Ваквата артикулација е изгледа причина и за изговорот на *'р* во примери каде ъ било во силна позиција (сп. **ръжь*, рус. *рожь*, буг. *ръж*, схрв. *раж*, но мак. *'рж=ърж*). Селишчев[3]), меѓутоа, смета дека ваквото *р* е добиено по аналогија на она во примерите со *ър* (т. е. по примери од видот стсл. *гърло*, схрв. и мак. *грло*, буг. *гърло*, рус. *горло*). Во дел од македонските говори притоа се забележува извесно колебање и мешање на *ър* и *ръ*, на пример: „*йърсшен* и *йръсшен*, *иърво* и *ирьво* в речи одного и того же лица" (таму, стр. 309), кое би требало да се објасни пак со аналогија, што е тешко за верување. Против таквото објаснување секако е и запишаниот од него пример „ърщ" во с. Лешок (стр. 306).

Лабилниот изговор на слоговното *р*, мислам, е главна причина за мешањето на *ър* и *ръ*. Ваквата артикулација на *р*, меѓутоа, е особено изразена и достига крајна граница, на пример, во реканскиот говор, каде како последица на таквиот изговор на *р* дошло до вокализација на елементот пред него (минал во гласот *о* или *а*), со што неговиот самогласнички елемент е наполно изгубен, односно добиен е спојот *ор* или *ар*. Така, на пример, во говорот на Жернаница слоговното *р* во едносложни и двосложни зборови дало *ор*: „*вор* (врв), *ворон, горло, горсш — горсши, корсш, корф, корвник, шорн, шорнош, йорсш — йорсши, шорчам...*"). Во поглед на рефлексот на *р* во другите слогови авторот додава:

„Во трисложните и повеќесложните зборови, како и во неакцентирана положба, пред *р* се слуша еден глас што варира меѓу темниот вокал (ъ) и вокалот *а*. . .

Изговорот *ар* е најзабележителен во неакцентирана положба. На пример: *ѝзбаркаф* (: *боркаф*), *за̀варзаф* (: *ворзаф*), *йрѐварзаф, ќа за̀варнеш, за̀даржам* (: *доржам*), *се на̀каркав* (: *коркаф*), *на̀кармиф* (: *кормиф*), *йрѐкарши* (: *корши*), *йо̀марсно* (: *морсно*), *на̀јмарсно, на̀йарсшок* (: *йорсш*), *йо̀скаржаф* (: *скоржаф, не варнеш, нѐ шаргаш* (: *шоргни*), *йо гарло . . ., йокарсши* (: *корсш*). . ." (таму, стр. 112—113).

---

[1]) *V. Oblak*, Maced. Studien, стр. 41; *А. Белић*, Галички дијалекат, стр. 112.
[2]) Граматика на македонскиот литературен јазик, I, стр. 78.
[3]) Полог и его болгарское население, стр. 306.
[4]) А. Поповски, Реканскиот говор, стр. 11.

Одделни примери за губење на вокалниот елемент при *р* се забележуваат и во други говори. Литературниот јазик, како што знаеме, во поглед на слоговното *р* доста се разликува од овие говори. Елементот пред *р* во него се обележува со апостроф само во примери каде *р* се наоѓа во почетокот на зборот или по самогалска: *'рѓа*, *'рж*, *'ркулец*; *на'рга*, *на'ржа* и др. Во другите позиции овој темен елемент пред *р* не е толку изразен, поради што Правописот не го одбележува.

2) *Рефлексот за некогашното слоговно л.* Познато е дека рефлексот за овој глас се зема како една од цртите по кои се врши класификација на македонските говори, во кои истапува главно како *ол*, *ъл*, *лъ* и *ъ*. *Неинтензивната* артикулација во случајов најмногу е одразена секако при последниот рефлекс (ъ), при кој дошло до наполно губење на гласот *л*. Ваквиот рефлекс е застапен пред сè во велешкиот говор, но познат им е и на дел од источномакедонските говори (штипскиот и др.), на пример:

> *бъа* (< *бълва*), *вък*, *въна*, *дъг*(*о*), *жъш*(*ка*), *пън*, *съза*, *сънце*, *шъчник*; *къне*, *мъзе* (*мъзница*), *мъчи* и др.

Од друга страна, во дел од северозападните и североисточните говори *неинтензивната* артикулација при рефлексот за некогашното *л* во определена позиција довела до билабијален изговор на *л*, на пример: *воўк воўна*, *поўн*(*о*), *коўне*, *моўзе* итн.

3) *Затвореноста на самогласките* во овие говори, која беше одбележена како нивна карактеристична црта, најмногу е изразена при вокалот *о*, послабо при *е* и само во одделни случаи при *а*. Задржувајќи се на јазикот од текстовите на галичкиот говор, Белиќ за почетните *о* и *е* истакнува: „Ти се гласови изговарају затворено са извесном тенденцијом ка дифтонгизацији: *после*, *човек*, *дошла*, *многу*, *поідет*, *добро*, *одит*; *зно*, *мола* (али *замола*), *лошо*, *доет*, *дома*, *кроце* (али *покроце*) и сл. Чак се који пут чује глас који је врло близак гласу „у", тако да би се могао забележити као у: *дума*, *мумичката*, *ушче*, *грузје*, *струіници*, *груш* и сл. Има таквог изговора и код почетног *е*: *велит*, *сечет*, *зел*, *лебов*, *рекол*, *жена*, *женска*, *зет-от*, *пченка*, *венчање* и сл. И овде се који пут чује готово *и*: *пчинка* и сл." (стр. 253). Дифтоншкиот карактер на акцентираното *о*, кое тука го коментира Белиќ, е одбележен од Григоров (кој е и приведен од него) и др., а најпрво од В. Облак[5]). Одделни примери за минување на *о* во *у* во овој говор се среќаваат и во самиот „Галички дијалекат" (сп. *дужалник* за *дождалник*, *руженица* за *роженица* 'родилка'). Затворениот изговор на гласот *о* и неговото минување во *у* е секако црта својствена, општо земено, и на останатите западномакедонски говори, на пример: *чуек*, *чукалато*, *кузнае* < кој знае (Тетовско), *Карпуш* м. *Карпош* и др. Приближно ваков изговор на вокалот *о* познат им е навистина и на источномакедонските говори, но таму е предизвикан од подруги причини, главно под влијание на акцентираниот слог (*вода́* > *вуда́*).

---

[5]) Во „Maced. Studien", стр. 34, од с. Обоки ги одбележува примерите: „*kᵘoga*, *kᵘoza*, *kᵘorem*".

Затворениот изговор на вокалот *е* и неговото преминување во *и* при овие говори има нешто поограничен карактер. Минувањето на глаголите од *е*-група во *и* во еден дел говори, покрај дејствувањето на извесна (но не неопходна) аналогија по примерите од *-и* група (сп.: *бериш*, *земиш*, *можиш*, *ќе йојдиш* итн.), треба секако да ѝ се припише на затвореноста на гласот *е* во нив, што се потврдува, впрочем, и од примери какви што се *клаинец*, *клаинче*, потоа *шиесе* (Тетовско) м. *шеесеӣ*, *ӣелиграма* м. *ӣелѐграма* и др. Самогласката *а* поради својата природа најмалку се поддава на стеснување (затворање) и преминување во друг глас (главно во самогласката *о*). Вакво преминување на *а* во *о* се забележува предимно во поархаичните говори (галичкиот, реканскиот и др.), на пример: *зно*, *знoеӣ*, но *знаеме*, *зоек*, *јогоӣка*, *оли* и др. Обратен случај на преминување (т. е. гласот *а* $<$ *о*) познаваат главно пак истите говори, на пример: „*маӣика* м. *моӣика*, *йанеалник* м. *йонеделник*" и сл. Доста органичен карактер има, освен тоа, минувањето на *а* во *ъ* во примери од видот „*Съндре*" ) и сл.

4) *Гласоӣ у* $<$ *о*. Карактеристично за западномакедонските говори и литературниот јазик е дека вокалот *о* во определени позиции, најчесто во соседсвото на лабијалот *м*, сонантите *л*, *р*, веларот *к* и во некои други случаи, минал во *у*. Природата на овие гласови укажува на тоа дека преминувањето на *о* во *у* тука е извршено врз база на засилената лабијализација, која во случајов придонесла за стеснувањето (затворањето) на гласот *о*, така што во краен резултат бил добиен гласот *у* (т. е. *о* $>$ ọ $>$ *у*). Лабијализацијата и понатамошното стеснување (затворање) на вокалот *о* и неговото преминување во *у*, меѓутоа, во крајна линија се предизвикани од карактеристичната за овие говори црта — *неинӣензивнаӣа* артикулација, која е основна причина за сите настанати промени во изговорот на гласот *о*. Минувањето на вокалот *о* во *у* настапува во следниве случаи:

а) Во позиција пред лабијалот *м*: При помошниот глагол *сум*, во броевите *седум* и *осум* и изведенките од нив (*седумнаесеӣ*, *осумдесеӣ* и сл.) кои, како што знаеме, првобитно гласеле *јесмь*, *седмь*, *осмь* и по отпаѓањето на полугласката пред *м* се развила секундарна полугласка *ъ*, која потоа се вокализирала во *о*, а последново минало во *у* (т. е. минати се фазите *јесмь* $>$ *съм* $>$ *сом* $>$ *сум*; *седмь* $>$ *седъм* $>$ *седом* $>$ *седум*, *осмь* $>$ *осом* $>$ *осум* (сп. рус. *семь*, *восемь*). Формите со *о* притоа сè уште се пазат во поархаичните говори (на пр. во реканскиот говор *сом*, *седом*, *осом*, покрај *седам*, *осам* и *седум*, *осум*).

б) Во позиција меѓу лабијали или веларен и лабијален консонант, т. е. меѓу гласови кои потпомагаат и придонесуваат да се развие лабијализиран изговор при *о*, што понатаму довело до неговото преминување во гласот *у*, на пример: *бумба*, *кумиӣа*, *куманда*, *командаӣ*, *кумиӣеӣ*, *кумианија*, *кумунис(ӣ)* итн. Изговорот *у* место *о* во случајов е доста распространет, при што е карактеристичен главно за селскиот и воопшто за простонародниот говор. Одделни

[6]) А. Попоски, таму.

примери со *у* место *о* сепак се среќаваат и во литературниот јазик, во кој се обично затврдени по различни патишта (сп. *бастун*, *лимун* и др.).

в) Во бројната група прилози на *-ум* < *-ом*, кои првобитно претставувале именки во инструментална форма, на пример:

> (*к*)*вечерум*, *викум*, *видум*, *греум*, *грстум*, *грбум*, *делум*, *мигум*, *молкум*, *ничкум*, *редум*, *светрум*, *силум*, *скокум*, *часум* итн., спрема кои отпосле се направени и: *лекум*, *простум*; (*с*)*кришум*, *клекум* или *клечешкум*, *крадум* и *крадешкум*, *лежечкум*, *викаеќум*, *одееќум*; *влечешкум*, *молчешкум*, *трчешкум*, *шетнешкум*; *назадгазум*, *навидум*, *нагрешкум*, *назорум*, *отскришум* итн.

Образувањата од овој вид немаат еднаква распространетост во народните говори. Како продуктивна категорија истапуваат главно последните, т. е. оние што се образувани од глаголска основа, и тоа во едни говори формите на *-еќум*, а во други — формите на *-ешкум*. Во литературниот јазик ваквите образувања засега имаат главно ограничена распространетост.

г) Во позиција каде вокалот *о* стои во соседството на сонантот *р*, како и во други одделни примери:

> *Глигур* (< *Глигор*), *доктур*, *дури*, *мирудија*; предлогот *кун* м. *кон*, *уфицер*, *јозул*, м. *јазол*, *мозук* м. *мозок*; прилогот *уште*, *енуш* м. *еднаш*; или: *Карпуш* м. *Карпош* и сл.

д) Во прилозите што свршуваат на *-у* (< *о*) при кои пред *-у* обично стојат веларите (*к*, *г*) или сонорен консонаат (*л*, *м*), кои, како и во примерите од погоре, придонесле да се развие лабијализиран изговор:

> *блиску* и *близу*, *одблизу*, *далеку*, *оддалеку*, *колку*, *неколку*, *малку* и *малу*, *малумногу*, *наопаку*, *напреку*, предлогот *преку*, сврзникот *туку* (првото *у* е добиено по асимилација на крајното, т. е. *токо* > *току* > *туку*), *штотуку* и др.; но: *ниско*, *длабоко*, *високо*, *широко*, при кои завршокот *о* не минал во *у* веројатно под влијание на самогласката првиот слог (*и*, *а*) или на самогласката во слогот пред него (*и*, *о*); или: *бргу* и *брго*, *брго-брго* но *набргу*, *многу* или *млогу*; но: (*без*) *друго*, (*на*) *долго* – без преминување на *о* во *у*; или: *ваму*, *таму*, *ваму-таму*, *натаму*, *онаму*, *токму*, но: (*на*) *големо*, (*на*)*само*; или: *долу*, *надолу*, *нагоре-надолу*, (*на*)*околу*, *наполу* и сл.

Од приведените примери се гледа дека преминувањето на *о* во *у* тука не е насекаде изведено, поради што може да се земе како незавршен процес односно процес кој при некои типови прилози не се извршил. Во одделни народни говори, како реканскиот и др., тој е во секој случај повеќе изразен и спроведен и во примери кои обично гласат со *о*, на пример: *аку*, *каку*, *штаку*, *шаку* (< *што ако* — со извесна диференцијација на значењето), спрема кои гласот *у* го има и партикулата *ату* и др.

5) *Елизија на вокалите*. Во поглед на карактерот и распространетоста на оваа појава во народните говори воопшто, проф. *Конески* истакнува: „Во народниот јазик е обична појава да се губи вокалот од

едносложните заменски форми, од негацијата *не*, морфемата ќе, сврзникот *да* — пред глагол што почнува со вокал. На пример: *в'искина, к'одиме, н'одиме* и сл. Во литературниот изговор вокалот во ваквите случаи се чува. . ." ). Оваа појава не е целосно проучена, но сепак во западномакедонските говори најчесто настапува токму во приведените од проф. *Конески* позиции. Покрај нив, меѓутоа, таа настапува и при други едносложни и нешто поретко двосложни форми, на пример, при предлозите *ūо, со*, негацијата *ни*, сврзникот *ако* и др., под услов да се најдат пред форма што почнува со вокал, но која може и да не биде глагол, на пример:

*ū'убоо* (< *ūо убаво*), *с'убаво* или *с'убоо*; *н'еден* (< *ни еден*); *ак'имаш* (< *ако имаш*) и др.

6) *Синкоūа на вокалиūе.* Појавата *синкоūа* во некои од овие говори е, општо земено, доста распространета, но во литературниот јазик речиси не наоѓа одраз. Најчесто настапува при вокалот *и* и нешто поретко при *е*. Испуштањето на гласот *и* внатре во зборот е карактеристично, на пример, за дел од полошките и др. говори, при што настапува главно во примери со наставките *-ина* и *-ица*, односно при дериватите *-авина, -овина, -аница, -еница* и сл. На пример:

*убајна, ūолојна, смрекојна, ченца* (< *ūченица*); *кокошанца* (< *кокошаница*), *ржанца, ūиганца*; *воденца* (< *воденица*), *лубенца, сеченца, ūоūенца* итн.

Дериватите *-авица, -овица* (*-евица*) тука минуваат во *-ајца, -ојца* (*-ејца*), т. е. имаме губење на интервлаклното *в* и минување на *и* во *ј*, на пример:

*брадајца, красūајца, лигајца, ногајца*; *ūреūајца, лаūајца, блујајца, јадајца, каūајца, кијајца, ūијајца*; или: *суројца, удојца, јалојца*; *ласūојче*; *Маркојца, Миūојца, Пеūкојца, Блажејца, Пеūрејца, Трūчејца* и др.

Испуштањето на гласовите *е* и *и*, кое честопати станува заедно со согласката пред нив, во повеќето говори станува во примерот *десūина* (< *десеūина*), *зајсонце* (< *зајдисонце*); или *си ојле* м. *си оделе*, *си ошол* (< *си оūишол*), *ојси. . .*, *ūојќе* м. *ūовеќе*, *ūојли* (Охридско) м. *ūовели* и др. Доста изолирана појава претставуваат примери од видот *ūоūаја* (< *ūоūадија*), *дъисиū* (=*донесиū*), *оке* (< *оваке*). . . во реканскиот и др. говори, потоа примери од видот *дејка* (*дејче*), *несūа*; или: *чек* (*чок*) м. *човек*, *ѓол* м. *ѓавол*, *ūор* м. *ūовар*; или: *з*(*д*)*рожио* м. *здравоживо*; *брачеū* м. *браūучед* и др.

7) *Исūуштање на краен вокал или слог.* Губењето на краен вокал или слог во западномакедонските говори е доста ретка појава, траги од која претставуваат главно примери како што се: прилогот *кај* (< *каде*), кој со издиференцирана употреба е застапен напоредно со *каде*, *еднаш* (< *еднаждъı*, сп. рус. *однажды*), *дваш* (сп. рус. *дважды*), *ūриш*; *наūреж* (*изг. наūреш* < *на ūрежде*). Ваквото испуштање на краен вокал или слог, освен тоа, најчесто се забележува при сврзниците со партикулата *ли*,

[7]) Граматика на македонс киот литературен јазик, I, стр. 82.

независно од тоа дали ќе се најде пред вокал или консонант, на пример: *ал* < *али* (сп. *ал' идеш* и *ал' к' идеш*), *дал* (< *дали*), *дил* (< *дили*), *ил* (< *или*), *нел'* (< *нели*), потоа во *дур* (< *дури*) и сл. Во реканскиот и некои други архаични говори губењето на краен слог, сепак, зело поголем замав, така што можат да се приведат и следниве примери:

> *ка* < *како* („*ка* избистрена беше. . .“), *ке* и напоредно *кеде* (од која форма е и добиено *ке*), *заш* < *зашт̄о* (преку *зашо*, сп. *шо* м. *шт̄о*), *шт̄аку* (< *шт̄о ако* — но со издиференцирано значење), *т̄ок* < *т̄оку*, *йот̄амин* (во дел од другите говори гласи *йот̄амина*); или: *зе* = *зеде* и др.

Од сето изнесено за особеностите од вокализмот на западномакедонските говори, мислам, се гледа дека тие во голема мерка се обусловени од *неинт̄ензивнат̄а* артикулација на разгледаните гласови. Меѓутоа, фактот дека таквата артикулација обично се пројавува во определена позиција на даден глас, недвосмислено зборува за тоа дека настанатите промени зависат и од други моменти, како што се соседството со други гласови, местото во зборот и сл. Со други зборови, тие се должат на повеќе фактори, кои се всушност испреплетени и зависни еден од друг. Но од друга страна, останува факт исто така дека кај настанатите промени од односните гласови, повеќе или помалку, секогаш е присутна нивната *неинт̄ензивна* артикулација.

## EINIGE BESONDERHEITEN IM VOKALISMUS DER WESTMAKEDONISCHEN MUNDARTEN

### *ZUSAMMENFASSUNG*

Wie bekannt ist, unterscheiden sich die westmakedonischen von den übrigen Mundarten Makedoniens durch einige Besonderheiten von allem phonetischen Charakters. In unserem Artikel werden solche Besonderheiten der westmakedonischen Mundarten behandelt, die in gewisser Weise auch in der makedonischen Literatursprache vorkommen. Folgende Besonderheiten werden beschrieben: Abschwachung der Fähigkeit zur Silbenbildung bei den Sonanten *l* und *r*, Tendenz zur Schließung bei den Vokalen (zumeist bei *e* und *o*), Erscheinungen, die unter dem Namen Elision und Synkope der Vokale zusammengefasst werden, sowie der Ausfall des Endvokals oder der Endsilbe.

Die angeführten Erscheinungen haben meiner Meinung nach ihre Ursache in der schwachen Artikulation der betreffenden Laute. Die Schwache der Artikulation ist auch für andere Laute dieser Mundarten charakteristisch. Sie ist im allgemeinen die Ursache für den Ausfall von Lauten oder für andere ähnliche Erscheinungen (s. S. 450). Es ist eine gesicherte Tatsache, daß die schwache Artikulation gewöhnlich von der Stellung des Lautes abhängt, z. B. in welcher Nachbarschaft bezw. ob er im In- oder Auslaut steht. Die behandelten Veränderungen der Laute hängen also von verschiedenen Faktoren ab, die oftmals komplex auftreten. Voraussetzung für Veränderungen ist aber immer die schwache Artikulation.

*Влоѓимјеж Пјанка*

## ПРОБЛЕМИ НА КЛАСИФИКАЦИЈАТА НА ГЕОГРАФСКИТЕ ИМИЊА ОД ОХРИДСКО-ПРЕСПАНСКИОТ БАЗЕН[1])

Охридско-преспанскиот базен е територија на која се наоѓаат 230 села, од кои 177 во Југославија, 31 во Албанија и 28 во Грција. Базенот го опфаќа сливот на Охридското и двете Преспански езера, а неговите граници се природно оцртани со планинските венци што ги обиколуваат котлините на овие езера, вклучувајќи ја тука и Дебарца. Само северната граница на Охридскиот базен е вештачка. Имено еден дел од сливот на Црни Дрим треба да се приклучи кон базенот, иако оваа река токму истечува од него. Границата ја поведов по вододелието меѓу Црни Дрим и првата негова притока од средни димензии, т.е. р. Радика. Така во Охридско-преспанскиот базен (понатаму: ОПБ) спаѓаат: Преспа (заедно со грчкиот и албанскиот дел), Охридско (со Дебарца), Струшко и јужниот дел од Дебарско (јужно од Радика), како и областите Гора и Мокра во Албанија, На овој терен вршев теренски испитувања во 1961—64 год. и собрав над 7700 географски имиња за ок. 10000 теренски објекти. Од нив 93,5% се словенски, македонски образувања. Во оваа статија ќе се задржам само на нив.

За групирање на географски имиња се применуваат различни класификации, но сите нив можеме да ги поделиме на класификации според значењето на топонимите и класификации според нивната граматичка структура. Обично топонимите прво се групираат според објектите во следниве групи: имиња на населени места, планински имиња, водни имиња и теренски имиња. За топонимите на ОПБ вакво групирање е во многу случаи неизводливо. Имаме тука имиња на ред селишта (или иселени села) кои би требало да се разгледуваат со теренските имиња, но нивната структура и значење ги сврзуваат со имињата на населените места. Често едно географско име служи за означување на различни соседни објекти, на пр. дел од планина со река и ливада. Во некои случаи од-

---

[1]) Оваа статија ги третира најважните проблеми околу класифицирањето на географските имиња засегнати во докторската дисертација „Топономастика на Охридско-преспанскиот базен во Македонија" одбранета на Варшавскиот универзитет на 15. XI. 1966 год. Дисертацијата му е предложена за печатење на Институтот за македонски јазик „Крсте П. Мисирков" во Скопје.

делни ридови немаат име, а име носи земјиштето што е под ридот, бидејќи во психологијата на наименувањето во овој крај се забележува тежнест кон наименување пред сѐ на објекти кои се корисни во стопански поглед. Дури развојот на туризмот доведува во разни планински области во одделни земји до наименување на сите поважни објекти карактеристични за пејзажот, а пред сѐ ридовите и врвовите. Сето тоа му дава предимство на компактното разгледување на топономастичкиот систем без делење на групи според именуваните објекти.

## I

Класификациите по значење се разликуваат во поединости кај различни топономасти од словенските земји. Најуспела од семантичките класификации на имињата на населени места е класификацијата дадена од полскиот топономаст проф. В. Ташицки[2]). Таа сепак тешко може да се примени за класифицирање на разновиден топонамастички материјал, вклучувајќи ја тука хидронимијата, оронимијата и микротопонимијата. Најподробна класификација на микротопонимите дава чешкиот научник В. Шмилауер[3]). Неговата класификација пак содржи хетерогени елементи: семантички и структурално-граматички. Значи, не е зачувана кај него единствена principio divisionis. Прашање е дали воопшто класификација според целосното значење на географските имиња (особено кога станува збор за composita и имиња со препозиција) е возможна.

Затоа како семантичка класификација на топонимите од ОПБ применив поделба по значење на лексемите содржани во топонимијата. Зачетоци на ваква класификација, макар што со многу недоследности, срекаваме кај Селишчев[4]). Во семантичката класификација по лексемите сложените имиња, се разбира, се класифицирани двапати. Предност на ваква класификација не е само во тоа што таа може да се спроведе релативно доследно, туку и во тоа дека таа заедно со индекси на лексемите е погодно и прегледно спремен материјал не само за натамошни топономастички иследувања, ами и за општојазични студии од областа на дијалектологијата и историјата на јазикот.

Материјалот од ОПБ поради своето богатство овозможува поделбата да биде многу подробна и да се дојде до многу ситни групи. Нема овде место да се дадат сите најситни групи и подругрупи кои можеме да разликуваме во оваа класификација. Ќе го дадам овде само најосновното скеле на таа класификација.

Сите лексеми содржани во топонимијата се делат на две основни групи: апелативни лексеми и лексеми на nomina propria (етноними, антропоними и топоними). Апелативните лексеми семантички можат да се поделат според зборовните видови, како што се прави тоа во мор-

[2]) Taszycki W.: Słowiańskie nazwy miejscowe; Rozprawy i studia polonistyczne (Onomastyka), Wrocław — Kraków 1958, c. 228—258.
[3]) Šmilauer V.: Úvod do toponomastiky, Praha 1963, c. 86.
[4]) Селищев А. М.: Славянское население в Албании, София 1933.

фологијата. Најчести се, се разбира, именските лексеми кои понатаму се делат на лични и нелични. Преовладувачките нелични именкси лексеми ги делиме на топономастички, т.е. такви кои означуваат основно или постојано својство на пејзажот и нетопономастички кои означуваат некое пригодно својство на пејзажот или служат како основа за метафорични наименувања. Топономастичките лексеми можат да означуваат првобитно, природно својство на пејзажот или пак некое својство или поим сврзан со дејствувањето на човекот (цивилизацијата). Овие групи лексеми подлежат на натамошна лексичко-семантичка поделба.

Шемата за лексичко-семантичката класификација на топонимијата изгледа како следува:

I. Топоними со апелативни лексеми:

А. со именски лексеми:

а. со нелични именски лексеми:

α. со топономастички лексеми:

1. природа:

11. физиографија:

111. орографија: рид: *Ридо, Охрид*; венец: *Венецон*; врв: *Врщјак*;

112. хидрографија: извор: *Изворчено*; дол; *Долче-Дол*; јаз: *Во Јазон*;

113. минералогија и педологија: бигор: *Бигриишта*, мрамор: *Мраморец*;

12. растително-животински свет:

121. флора: бука: *Букойк*; евла: *Евла, Елешкине*;

122. фауна: *turъ: *Турје*; *Турја Нива*; врана: *Вранишѿе*;

123. шума: корија: *Сѿара Корија*; јазвина: *Јазмиње*;

2. цивилизација:

21. стопанство:

211 сточартсво: ливада: *Ливачиња*; коза: *Козјарник*;

212. земјоделство: нива: *Нивици, Нивишѿа*; амбар: *Кај Амбарине*;

213. манифактури: воденица: *Водејнчишѿа*; валевица: *Горна Валейца*;

22. комуникации: пат: *Пъѿчено*, друм: *На Друмон*; мост; *Тесни Мос*;

23. култура:

231. културни објекти: двор: *Царев Двор*; манастир: *Манасѿироец*;

232. социјални односи: вакаф: *Вакоска Бука*; чивлик: *Слаѿински Чифлик*;

β. со нетопономастички лексеми: трапеза: *Трѿејца*;

б. со лични именски лексеми: златар: *Злаѿари*; поп: *Поѿовница*;

Б. со придаваски лексмеи: голем: *На Големи*; бел: *Белица, Бела Вода*;

В. со глаголски лексеми: коле: *Коликрава, Колиждребе*; зее: *Зејгазец*;

Г. со други лексеми: оздоле: *Оздолени*; три: *Три Дуѿки*;

II. Топоними со лексеми на nomina proprіa:

А. со етноними: Арапин: *Араѿов Риѿ*; Еѓуптин: *На Еѓуѿци*;

Б. со антропоними:

а. словенски: Мирослав: *Мирославица*: Радомир: *Радомироо*;

б. христијански: Дамјан: *Дамјанец*; Јанко: *Јанкоец, Јанкой Нивје*;

в. муслимански: Мурат: *Муратица*; Абдула: *Абдулойне, Абдулица*;

В. со топоними: Париз: *Кај Парис, Парис*; Кореја: *Кореја*.

Овде с ограничив само на мал број примери: За да се види богатството на лексичкиот материјал во топонимијата, групата орографија ќе ја дадам порасчленета со сите лексеми, но со само неколку, топоними.

111. орографија.

1111. Угорници: гора: *Рамна Гора, Горска Круша*; горица: *Голема Горица, Под Горица*; планина: *Планината, Павлеа Планина*; венец: *Венецон*; 'рбет: *Ърбетон*, 'рт: *Ърто, Нарат Ливата*, срт: *Бабин Срт*, гребен: *Голема Гребен*, врв: *Вршјак, Орли Врф*, вис: *Висойне, Висиште*, тепе: *Тепе-Краста*, цуцул: *Цуцулине*, куцул: *Куцулица*, кукул: *Кукулец*, уши: *Ушиштана*, ќувка: *Остра Ќуфка*, чука: *Чукана, Долна Чука*, чукар: *Чукарчето*, рид: *Ридот, Охрид*, ричка: *Голо Ричка*, брдо: *Брце, Забрдо*, баир: *Жељков Баир*, *x l̥mъ: *Олмец*, тумба: *Средна Тумба*, ребор: *Реборје*, *žal-: *Жалешка*, чун: *Бел Чун*, *žера: *Цепиште*, гомила: *Гамила*, брег: *Сини Брегой*, страна: *Страјне*, стрмина и стрмол: *Стрмината, Стрмолон*, падина: *Злабока Падина*, осој и осојница: *Осоон, Осојниците*, присој и присојница: *Присојче, Алексо Присојнца*, челопек: *Челопек*, вртешка и сл.: *Вртешка, Вртуљка*, стена: *Стење*, скала: *Скалана Долна*, карпа: *Карпине*, спила: *Спилје*, плоча: *Плочка*, краста: *Крастичка*, крш: *Крш*, голина: *Голињата*, грамада: *Грмаѓе*, лом: *Ломје*, куп: *На Куп* гроот: *Гроти*, мел: *Мелишта*, пустина: *Пустиниште*, камен: *Белион Камен*, гура: *Гурцко Долиште*, прслика: *Прсличе*.

1112. Удолници: седло: *Марко Седло*, самар: *Самарник*, преслап: *Попоа Преслоп*, превој и превал: *Превој, Превалец*, дервен: *Дервен*, ќафа: *Ќафа*, *sǫtěsъka: *Сатеска*, клисура: *Клисура*, котлина: *Котлинец*, *dьbrь: *Дебарца*, отиш: *Отишани*, раздол: *Раздолопне*, бојаз: *Бојазон*, занога: *Заношка*, трап: *Трапишта*, дупка: *Дупчиштето*, јама: *Јамје*, рупа: *Рупишта*, гропа: *Миленкоа Гропа*, пештера: *Пештеркине*, пешт: *Црна Пеш*, кутел и кутлина: *Горни Кутлишта, Кутлинки*, шупчина: *Шупчина*, чашка: *Во Чашкине*, 'рблак *Голем Ърблак*, пропаст: *Пропасна*, бездна: *Бездейца*, урвиште и урварка: *Урвишта, На Урварка*.

1113. Рамници: рамница и рамнина: *Рамницине, Рамнина*, равен: *Широка Равен*, плошт: *Горна Плошт*, поле: *Полце*, полена: *Полјанка*, мегдан: *Мејдани*, остров: *Островица*.

## II

За полна анализа на материјалот не е доволна само една класификација. Топоними се пред сѐ зборови и како такви подлежат во топономастиката и на структурално-граматичка анализа. Од досегашните обиди за формална класификација во словенската топономастика нај-

успешна е класификацијата на проф. С. Роспонд[5]). Предноста на таа класификација е во тоа што таа е доследна во својата principio divisionis и универзална во гоглед на третирање на имиња на различни објекти, како населени, така и на ненаселени места. Недостиг на Роспондовата класификација се состои во тоа што во неа не се вклучени сите видови географски имиња, но тоа не беше можно тогаш, а не е можно ни сега за сите словенски територии, бидејќи топономастичките испитувања во повеќето словенски земји почнале да напредуваат дури во последнава деценија. Формалното класифицирање на зборовите се одвива на синтактички и морфолокши план, затоа за таков вид класификација го употребувам терминот морфолошко-синтактичка класификација. Правило е во таква класификација да се издвојат нејасни и двозначни имиња, потоа да се третираат на посебен план разнојазични (во овој случај македонски, турски, албански, арумунски и грчки) и повеќејазични образувања, (хибриди, на пр.: *Орницальр*). Овде ке ги разгледаме само јасните и еднозначни македонски имиња.

Станува прашање: кои се македонски, а кои не се македонски топоними. Наравно не се македонски имињата образувани од немакедонски основи со туѓи граматички средства, макар што тие можат во повеќе или помалку македонизирана форма да се употребуваат и сред македонското население, како на пр.: *Пелистер* (гр.), *Караорман* (тур.), *Ќафасан* (алб.). Не се македонски имињата образувани од македонски зборови со туѓи граматички средства, како на пр.: *Вишнальк*, *Орницальр*. Македонски се тие топоними кои се словенски зборообразувачки формации, на пр.: *Брежани*, *Ливадиште*, *Биглиште*, иако некои од нив се образувани од зборови од туѓо потекло (ливада, бигла). Топонимите кои претставуваат прост, неизведен збор во таков случај се македонски, доколку соодветниот апелатив се употребува како заемка во македонскиот јазик, или барем во месниот македонски говор (на пр.: ливада: *Ливада*, тумба: *Тумба*), под услов дека локалитетот се наоѓа во македонско село со непрекинат етнички развој. Како македонски треба исто така да ги сметаме топонимите рамни на апелативи кои како заемки се употребувале и меѓу словенското население во минатото (во јазичните споменици), доколку во дадената област немало компактно туѓо население од чиј јазик потекнува зборот. Така на пр. топонимот *Бигла* треба да го сметаме за продукт на словенска топонимизација, бидејќи зборот *бигла* се употребувал и во јужнословенските јазици (спор. во Рјечник ЈАЗУ), макар што по потекло тој доаѓа од грчкиот јазик (византиско: βίγλα од лат. vigilia 'стража').

Во минатото доста се претерувало со барање туѓи влијанија таму каде топонимите се објаснуваат со материјалот од локалниот говор или јазик. Туѓи влијанија постојат не само меѓу соседни денес јазици, туку и меѓу различни оддалечени подрачја, да ги споменам само прашањата за европскиот супстрат, „медитеранизмите", албанско потекло на некои топоними во Карпатите и сл. Меѓутоа кога се работи

[5]) Rospond St.: Klasyfikacja strukturalno-gramatyczna słowiańskich nazw geograficznych, Wrocław 1957.

за мали локалитети, особено во микротопонимијата која е најмлад слој во типонимијата и која подлежи на чести измени, во погледот на туѓи влијанија треба да бидеме поопрезни. Така на пр. познато е дека Албанците ја преминале својата источна етничка граница кон крајот на XVIII в. Доколку постоеле некои албански топоними на македонската територија пред тоа време, тие би требало да се датираат од старите миграции на Албанците. Така на пр. М. Павловиќ[6]) тврди дека во македонскиот јазик го нема личното име *Душко* и затоа топонимот *Душкоец* го изведува од алб. Dušk „гај, шумица". Дека тоа име постоело во македонскиот јазик (може да се зборува само за негово српско потекло) сведочат топонимите: *Душкофци*, 'маало' и *Душајнца*, 'рид' — обата од с. Буринец (Струшка Малесија). Истиот автор речното име *Драгор* (во Битола) го изведува од алб. dragór (исто и dragói и drangu) 'змеј', отфрлувајќи ја етимологијата на П. Скок (од лично име Драгор, хип. од Драгорад). Прашање е дали тој збор се употребувал меѓу Македонците или Власите кои живееле крај оваа река, а ако не, дали тогаш тука имало некогаш Албанци. Во ОПБ се јавуваат следниве топоними со лексемата грагор 'каменливо земјиште': *Грагор* 'камења и провалија' во с. Нерези и 'нивје во полето' во с. Коџаџик, *Грагорон* 'рид' во с. Отешево, *На Грагор* 'место во планината' во с. Селце, *Грагоройца* 'нива во полето 'во с. Свиништа и *Гљагор* (со дисимилација, 'нива покрај р. Црни Дрим' во с. Ташморуништа. Во источниот дел од Преспа овој апелатив гласи: драгор: *Драгор* 'речиште' во с. Златари. Не е исклучено дека златарскиот и битолскиот *Драгор* се во врска.

Во македонската топонимија се изделува по својата форма ретката група реченички топоними (ги има само пет, на пр.: *Кај водана што вирит*, *Кај држат кравите*) од останатите прави имиња (називи). Меѓу последниве поретки се имињата со предлози од имињата без предлози. Кај предлозите употребувани во топонимијата се изделуваат два нивни видови: 1. Предлози — општи ориентири за правец чие присуство во топонимот е факултативно, кога тој во реченица не е додаток за место или доаѓа со некој друг предлог. Тоа се предлозите: *во*, *кај* и *на*. Во споменатите случаи на пр. топонимот *Во Лојзана* ќе се јави како *Лојзана* (Ги поминав *Лојзана*. . . , Имам нива зад *Лојзана*). 2. Предлози за место (*пред*, *зад*, *под* и др.) кои се неразделив дел од топонимот. Поделба на топонимите со предлози е иста со поделбата на имињата без предлози кога се работи за именскиот дел. Во однос на самиот предлог разликуваме предлошки изрази (*Кај Црквана*) и синтактички изрази (*Горниот Пат кај Црквана*). Имињата без предлози ги делам на едноосновни (зборови) и двоосновни (composita). Последниве се делат на два вида: доста ретки сложенки (придавско-именски, како на пр.: *Беловарници* и нешто почести галголско-именски; како на пр.: *Толчиколено*, *Гризикоска*) и многу чести состави, пред сè придавско-именски во кои можеме да разликуваме повеќе формални групи. Имено тие можат да бидат независни (на пр. *Црков-Ливаѓе*) и зависни, зависните пак: принадлежни

[6]) Павловић М.: Miscelanea toponymica Macedonica; Македонски јазик XVI (1965), с. 74.

(*Виф Черлики* < *Вис Черники*) или конгруентни. Конгруентните состави во определуваниот член имаат секогаш именка (или топоним), а во определувачкиот член — придавка, поретко број или заменка. Ваквите состави можат да го имаат простиот ред (*Бела Вода*, *Два Брата*) или инверзиран (*Црквана Расиана*).

Едноосновните топоними според тоа дали топонимизацијата е извршена на лексичко-семантички начин без формални средства (ливада: *Ливада*, стење: *Стење*) или со помош на морфолошки средства (Јанко: *Јанкоец*, папрад: *Паирадник*) се делат на две групи: примарни (недеривувани) и секундарни (деривувани) топоними. Што се однесува на деривацијата, таа е скоро исклучиво зборообразувачка. Од флексивна деривација имаме остатоци кои треба да ги третираме како архаизми (ген.: *Загона*, *Боза*, *Дрена*; акуз.: *Локов*, лок. *Стругаф*//*Струга*). Топонимите деривувани зборообразувачки се делат на префиксални (*Забрдо*, *Охрид*), префиксално-суфиксални (*Заградец*) и суфиксални кои се многу почести од претходните. Кај суфиксалните формации разликуваме: именски суфикси (прости и сложени, на пр.: *-ица*: *Бистрица*, *-ец*: *Манастирец* *-ик*: *Букојк* (*-овик*), *-ина*: *Габриње* и др.) и придавски суфикси: *-ј-*: *Турје*, *-ов-*: *Дреново*, *-ин-*: *Илино* и *-ск-*: *Езеренско*.

Примарните имиња можат да бидат рамни на апелативи или рамни на nomina propria (етноними: Хрвати: *Арвати*, Брежани — со првобитно значење 'луѓе кои живеат на некој брег': *Брежани*; антропоними: Сулејман (име): *Сулејман* (врв), Бајрамовци (луѓе): *Бајрамовци* (село); топоними: Париз (град): *Парис* (месност), *Кореја* (држава): *Кореја* (месност)). Топонимите рамни на апелативи се делат на топоними рамни на основни апелативи (*Ливада*, *Рекана*) и топоними рамни на произведени апелативи: аугментативи (*Ушиштана*) и деминутиви (*Ливавајца*) од една страна, и collectiva (*Ливаѓе*) и nomina loci (*Ливадишше*, *Градиште*, *Змијарник*) од друга страна. Во ралзикувањето на апелативната и топономстичката деривација се правени доста грешки[7]) и тоа основни. Така на пр. името *Манастирица* ← манастир + ица, но *Ливајца* (< *Ливадица*) ← ливадица.

Географските имиња кои завршуваат на *-иште* спаѓаат во примарните имиња образувани од апелативи или од nomina propria, зависно какво значење има тој суфикс. Суфиксот *-иште* со месно или, аугментативно значење образува апелативи, па затоа имињата како *Ливадиште*, *Ушиштана* се примарни одапелативни имиња. Суфиксот *-иште* (или *-ишта*) добиен од **itjo-* служи за изведување патронимични имиња од личните имиња, на пр.: Белец: *Белчиште*, Радоле: *Радолиште*. Тоа всушност се различни суфикси, а нивното совпаѓање е од фонетска причина. Затоа не можеме сите имиња на *-иште* да ги третираме на истиот план. Таква несредена класификација дава во статијата „Суфикс *-иште* у топонимији и микротопонимији Југославије“ Велимир Михајловиќ[8]).

[7]) Franck O.: Studien zur serbokroatischen Ortsnamenkunde, Leipzig 1932.

[8]) Mihajlović V.: Sufiks *- ište* u toponimiji i mikrotoponimiji Jugoslavije; Прилози проучавању језика, Нови Сад, 1 (1965), с. 117—155.

Враќајќи се кон нашата морфолошко-синтактичка класификација' ќе ја дадам уште нејзината шема:

1. Топоними — имиња:

А. Топоними без предлози:

а. Топоними — зборови (едноосновни):

α. Примарни топоними (недеривувани):

1. Топоними = апелативи:

11. Топоними = именки:

111. Топоними = основни именки: *Букана*, *Плоча*;

112. Топоними = произведени именки:

1121. Топоними = деминутиви и аугментативи: *Долец*, *Езерце*; *Ушишшана*;

1122. Топоними = collectiva и nomina loci: *Сливје*; *Јамишша*;

12. Топоними = придавки: *Горна*, *Тесношо*, *Каменливише*;

2. Топоними = nomina propria:

21. Топоними = етноними:

211. Топоними = првобитни етноними: *Арваши*;

212. Топоними = деривувани етноними: *Езерени*, *Подгорци*;

22. Топоними = антропоними:

221. Топоними = лични имиња: *Пешко*, *Сулејман*;

222. Топоними = patronimica: *Калиманишша*, *Пойовци*;

23. Топоними = топоними: *Африка*, *Кореја*, *Парис*;

β. Секундарни топоними (деривувани):

1. Флексивна деривација: *Дрена*, *Згона*; *Локов*, *Сшругаф* (*Сшруга*);

2. Зборообразувачка деривација:

21. Префиксални формации: *Закамен*, *Охрид*;

22. Суфиксални формации:

221. Именски образувања:

2211. со „топономастички" суфикси:

*-ица* и сложени: *Смоквица*, *Брдойца*;

*-ец* и сложени: *Езерец*, *Аљкоец*;

*-ик* и сложени: *Кошарник*, *Букоик*;

*-ина*: *Коришина*, *Габриње*, *Садиње*;

2212. со „нетопономастички" суфикси: *-ка*: *Врфка* (: врв), други со формалтот *-к-*, на пр.: *-јак*: *Жабјак*, *Мушјак*, со формантот *-н-*: *Медно*, *Осшрен*, со формантот *-л-*: *Викалошо*, *Пржало*, со формантот *-х-*/*-ш-*: *Брсшеш*, *Требиш*;

222. Придавски образувања со суфиксите:

*-ј-*: *Турје*, *Прељубје*, *Збажди* (< *Sъǫqd-j-)[9];

*-ов-*: *Брегово*, *Косшойне* (< *Косшовине*);

*-ин-*: *Чешино*, *Илино*;

*-ск-*: *Езеренско*, *Козјачко*, *Царедворско*;

23. Префиксално-суфиксални образувања: *Подбучје*, *Поградец*;

б. Топоними — composita:

α. Топоними — сложенки:

---

[9]) Конески Б.: Побоужда < *Pobǫžda; Македонски јазик II (1950), с. 218.

1. Придавско-именски сложенки: *Беловарници*, *Синокашшица*;

2. Глаголско-именски сложенки: *Кайикамен*, *Толчиколено*, *Врзиволица*;

3. Именско-глаголски сложенки: *Душегубје*, *Волкобија* (< *Волковија*)

β. Топоними — состави:

1. Независни состави: *Даиче-Ледина*, *Чешма-Круши*;

2. Зависни состави:

21. Принадлежни групи: *Виф Черлики* (< *Вис Черники*);

22. Конгруентни групи:

221. Прости конгруентни групи:

2211. со придавка во I член:

22111. со проста придавка во I член:

221111. со апелатив во II член: *Големаша Падина*, *Високи Рий*;

221112. со топоним во II член: *Голем Пайрадник*, *Горно Дуйени*;

22112. со деривувана придавка во I член:

221121. со апелатив во II член:

со глаголска придавка: *Писан Камен*, *Паднаша Вейка*;

со придавка на *-ов-* образувана од:

нелични именки: *Красшоф Камен;*

лични именки: *Пешкоф Камен*, *Царев Двор;*

етноними: *Арайов Рий;*

антропоними: *Абдулова Чешма;*

со придавка на *-ин-* образувана од:

нелични именки: *Змиин Дол;*

лични именки: *Бабин Дол;*

антропоними: *Кирин Дол:*

со придавка на *-ск-* образувана од:

нелични именки: *Шумски Ливаѓе;*

лични именки: *Арамиско Клаенче;*

етноними: *Турски Гробишша;*

антропоними: *Пойоски Нивје;*

топоними: *Шшрбоска Бука* (: с. Штрбово);

со други придавки: *Орли Врф*, *Косшеникав Ореф;*

221122. со топоним во II член: *Мишре Бегойшше;*

2212. со број во I член: *Двеше Буки*, *Првион Дел;*

2213. со заменка во I член: *Самаша Бука;*

2214. со именка во ген. во I член: *Цара Кладенец;*

222. Инверзирани конгруентни групи (со натамошна поделба како 221.): *Скалана Долна*, *Сшудино Долно*, *Тойолаша Нендеркова;*

23. Римувани топоними: *Огничило Бачило*, *Дуйенче Орефче;*

Б. Топоними со предлози:

α. Топоними — предлошки изрази:

1. Топоними — предлози + зборови:

11. Топоними — предлози + зборови без топономастичка деривација:

111. Топоними — предлози + апелативи:

1111. Топоними — предлози + именки: *Под Брего, Зад Вода;*

1112. Топоними — предлози + придавки: *На Мали, Во Скинашоно;*

112. Топоними — предлози + nomina propria:

1121. Топоними — предлози + етноними: *Над Еѓуици;*

1122. Топоними — предлози + антропоними: *Пред Гоедарефци;*

1123. Топоними — предлози + топоними: *Кај Парис;*

12. Топоними — предлози + зборови со топономастичка деривација (со понатамошна поделба како кај деривуваните топоними): *В Дуйница, Преку Малеш;*

2. Топоними — предлози + состави (со понатамошна поделба како кај составите): *Кај Ливашчешо на Љамба, Кај Сшараша Чешма;*

β. Топоними — синтактички изрази: *Горниош Паш кај Гробон;*

II. Топоними — реченици: *Кај клайнчешо шшо spgsoриш, Кај држаш крависе, Кајшшо скокаш водана, Кај водана шшо вириш.*

Од наведените типови најретка фреквенција имаат реченичките топоними и топонимите — синтактички изрази — најмногу формално комплицирани групи имиња. Коефициентот на фреквенцијата на останатите типови топоними изнесува: 1 (предлошки изрази): 1,6 (секундарни имиња) : 2,5 (примарни имиња) : 4,4, (composita). Како споменав веќе во почетокот, бројот на десигнатите што им одговараат овие 7790 имиња изнесува ок. 10000. Имиња кои се повторуваат во 5—10 села има 47, додека имиња кои се повторуваат во над 10 села има 27. Меѓу најчестите имиња се јавуваат: *Бранејнца, Горица, Градишше, Гробишша, Извор, Красша, Кушли, Леска, Ливаѓе, Ограда* и т. н.

Меѓу апелативните лексеми најзастапени се следниве: (во заграда го давам бројот на топонимите образувани од дадената лексема): *нива* (283), *ливада* (212), *камен* (198), *рид* (169), *дол* (167), *река* (153), *чешма*, (106), *лоза* (78), *кладенец* (76), *йоле* (67) *красша* (62), *орев* (61), *лаз* (59) *извор* (58), *кушел* (53), *йадина* (51), *бука* (51), а од придавките: *горни* (153), *долни* (145), *голем* (59) и *мал* (68). Од личните именки најмногу е репрезентирана именката *йой* (38), а од етнонимите: *Влав* (28), *Турчин* (20) и *Еѓуйшин* (14). Од личните имиња во топономастиката на ОПБ најголема фреквенција имаат: од словенските имиња оние со првиот член: *Бого-, Браши-, Љубо-, Мило-, Радо-, Славо-, Сшани-, Сшои-*; од христијанските имиња *Анасшас, Ашанас, Димишрие, Георги, Јован, Косшадин, Крисшо, Маноил, Павле, Пешар* и *Теодор*, а од муслинаските: *Мураш* и *Мусшафа*. Се разбира, сите тие имиња се јавуаат главно како хипокористика.

Од семантичките групи лексеми најзастапени се топономастичките апелативи (691 во 5828 зборови), додека нетопономастичките апелативи, иако по број се многу (175), се јавуваат само во 301 збор. За личните именки соодветните бројки изнесуваат: 100 и 227. Кај придавските лексеми односот е 86 : 972, кај глаголските основи: 131 : 202, а кај другите: 16 : 45. Меѓу лексемите на nomina propria состојбата е следна: етноними: 18 : 94, антропоними: 1007 : 2110, топоними: 210: 320. Од

топономастичките апелативи најбројни се лексемите од групите орографија (102 : 1417), флора (145 : 882), земјоделство (70 : 772), сточарство (76 : 669), хидрографија (66 : 914) и културни објекти (47 : 414).

Јазичните црти на топонимите од ОПБ се совпаѓаат главно со современата дијалектална диференцијација на овој терен. Сепак има и некои реликти од поранешна состојба. Во обласга на фонетиката тоа е присутноста на асинхронични насовки (на пр.: во имињата: *Дъмбо*, *Гломбочани*, *Голомбица*, *В Јомбел*, *Сшранги*, *Лендина*), но тоа се однесува на територијата на која носниот изговор е зачуван и во некои апелативи (Долна Преспа). Во топономастичкиот материјал се јавуваат исто така одамна непродуктивните суфикси: *itjo- (на пр. во имињата: *Белчишше*, *Калиманишша*, *Сшрезойшше*, *Радишше*) и -*ј*- во посесивни имиња (на пр.: *Велешша*, *Велгошши*, *Љубражда*, *Прељубје*). Се јавува исто така извесен број лексички архаизми, на пр. во топонимите: *Вефчани*, *Дебарца*, *Жалешка*, *Цейишше*, *Лешани*, *Наколец*, *Въмбел*, *Ошишани*, *Пресиа*, *Роби*, *Сошани*, *Сашеска*, *Сшруга* и др.

*Влодзимеж Пянка*

## ГЕОГРАФИЧЕСКИЕ НАЗВАНИЯ ОХРИДСКО — ПРЕСПАНСКОГО БАССЕЙНА

Статья посвящена классификации географических названий Охридско-Преспанского бассейна и является резюме одной части докторской диссертации ,,Топономатсика Охридско-Преспанского бассейна в Македонии'', защищенной на филологическом факультете Варшавского университета 15 ноября 1966 г. Под Охридско-Преспанским бассейном подразумевается бассейн Большого и Малого Преспанского озер, Охридского озера и верхнего течения р. Черный Дрим. На этой территории находится 230 сел (177 в Югославии, 31 в Албании и 28 в Греции). Местные исследования сделаны в 1961—64 г., в течение которых записаны 7790 названий приблизительно 10 тысяч местных объектов.

Для классификации топонимического материала применены параллельно две классификации: семантическая по лексемам, содержащимся в географических названиях, и морфологическо-синтаксическая классификация по грамматической структуре названий. Семантическая классификация, следовательно, не относится к всеобщему значению слова, так как напр. известная классификация названий местностей В. Ташицкого, но она представляет собой перечень лексем, который может послужить не только топономастическим, но и другим языковедческим исследованиям, напр. из области диалектологии или истории македонского языка. Она охватывает только славянские названия. Сложные топонимы классифицированы дважды по обеим лексемам. Первое деление проведено по частям речи, а остальные, более подробные — по значениям лексем. Многочисленные лексемы существительных делятся на личные и безличные, Безличные лексемы охватывают большую группу топоно-

мастических апелативов и гораздо меньшую группу нетопономастических апелативов, которые образуют, главным образом, метафорические названия. Топономастические апелативы делятся на две большие группы, обозначающие природу (с подразделением на физиографию и растительно-животный мир) и цивилизацию (с подразделением на хозяйство, коммуникацию и культуру). Приведенные подгруппы делятся дальше на более мелкие подгуппы. Например, лексемы с физиографическим значением делятся на лексемы со значением орографии, гидрографии, минералогии и педологии. Орографские лексемы, например, в свою очередь, делятся на подгруппы со значением подъема, спуска и равнины. Кроме апелативных лексем встречаются также лексемы обозначающие собственные имена (этнонимы, антропонимы и топонимы).

Морфологическо-синтаксическая классификация охватывает все названия, с тем что неславянские, гибридные и необъясненные выделены в отдельные группы. Среди славянсих топонимов есть несколько топонимов-предложений, которые противопоставляются остальным топонимам — именам. Среди сочетаний имен с предлогами встречаются предложные и синтаксические конструкции с внутренними предлогами. Беспредложные делятся на одноосновные и сложные, у которых встречаются чаще сочетания слов, чем сложные слова. Одноосновные топонимы делятся на примарные (недеривованные) и секундарные (с топономастической деривацией), среди которых преобладают суффиксальные формации с суффиксами существительных (*-ица*, *-ец*, *-ик*, *-ина*) и прилагательных (*-ј-*, *-ов,-* *-ин-*, *-ск-*.). Примарные топонимы не трактуются одинаково: от топонимов, равных основным существительным, отделены топонимы равные производным апелативам (деминутивам, аугментативам, колективам и nomina loci).

Эта классификация взаимосвязана с классификацией славянских географических имен, сделанной Ст. Роспондом. Разница в методе: в нашей классификации является дихотомическое противопоставление оппозиционных структур. В ней приведено больше типов топонимов, не приведенных в классификации Роспонда. В двух типах топонимов клаесификация проведена иначе, чем у Роспонда. Этнические названия с суфиксом *-јани* (*Брежани*), которые по сути не являются топономастическими дериватами, трактуются одинаково с профессиональными названиями типа *Злашари*, т.е. классифицируются как примарные названия. В примарных названиях даны также импортированные топонимы типа *Африка*.